# АРХИТЕКТУРАТА ВО ПАЛЕОХРИСТИЈАНСКАТА ЕПОХА

Во времето на најголемиот процут на Римската империја од 1 до 3 век од н.е. доаѓа до се поголемо распространување на христијанската идеологија. За разлика од тогашната многубожна религија, христијански градби сеуште не постоеле. Се појавила потреба за места на кои што би се одржувале состаноци на христијанската заедница, на кои би се одржувала заедничка исхрана и колективно објаснување на новото учење. Покрај тоа, христијаните, по традиција, која потекнува уште од египетската култура имале почит кон мртвите, така што се појавила потреба за нивно заедничко погребување. Овие две потреби се споени и задоволени со изградба на градби наречени катакомби. Името потекнува од средниот век кога се пронајдени остатоци од подземни галерии во Рим наречени San Sevastiano ad catacombas.

## Катакомби

Овие градби веќе од 1 век од н.е. почнуваат да се градат насекаде во римското царство, а нивниот број во 2 и 3 век е се поголем. Најголем број катакомби се пронајдени во Рим (42). Тие имињата ги добиле според имињата на богатите семејства кои ги помагале христијаните - Priscilla, Domitilla, Calisto, Agnesa и Coemiterium Ostanum. Покрај катакомбите во Рим, пронајдени се градби како овие и во: Ерусалим, Александрија, Палмира, Неапол, на Сицилија, на Малта итн.
За надземните простории на катакомбите дознаваме од текстови, затоа што материјални остатоци нема (биле изградени од непостојан материјал - тула и дрво). Надземниот дел се состоел од:

- влез
- двор - atrium - кој бил опколен со трем со столбови (веројатно со аркади), а во него се наоѓала чешма
- голема сала - triclinium - која била за заедничка исхрана.

Во 2 и 3 век поради се поголемото прогонство на христијаните го снемува надземниот дел на катакомбите и тие преместуваат на разни скриени места, најчесто напуштени каменоломи. Сега катакомбите претставуваат систем од галерии всечени во карпа, често суперпозирани, кои воделе на сите страни. Галериите се тесни (од 0,8 до 1м), со рамен таван или лак, а на одредени места се отворени со мали отвори за осветлување и вентилација. На одредни места галериите завршувале со мала засведена просторија - cubiculum.
Подоцна во нив бил поставуван олтар така што тие се претварале во мали капели. Погребувањето се извршувало во вдлабнување наречено locus - хоризонтално всечен во страничните ѕидови на галеријата. Локусите биле густо наредени еден до друг и еден врз друг, затворени со тули и покриени со малтер, врз кој се цртани фрески. Кога биле погребувани по две лица ова вдлабнување се нарекува bilocus. Поистакнатите христијани, мачениците - борците за христијанството биле погребувани во таканаречен acrosolium кој е во облик на ниша всечена во ѕидот засведена со полукалота на антички начин. Тие се наоѓале во проширените галерии и капелите.



Кубикулум во Каликстовите катакомби

## Уметност

Во катакомбите се сретнуваме со пластична декорација и фреско сликарство. Уметниците кои што работеле на овие саркофази биле обични луѓе - луѓе од народот. Тие некогаш ги имитирале познатитѕ антички мајстори, но најчесто со неуспешен обид. Меѓутоа овие луѓе ослободени од стегите на тогашната традиција, создавале понекогаш, иако многу груби, дела сепак далеку поживи од античките Пластичната декорација е многу малку застапена. Најчесто таа се наоѓа на тогаш ретките саркофази.

Сликарството кое се наоѓа во катакомоите било многу примитивно. Ова сликарство може да се нарече наивно сликарство-наива или ранохристијанско сликарство. Ова сликарство има симболичко значење. Кругот игра важна улога и симболизира небеско

царство. Крстот е симбол на христијанстаото, жртвувањето на Исус. Косите линии кои формираат X го симболизирзат името на Христос и христијанството, а додека вертикалната линија I - Исус.
На овие ранохристијански слики се забележува сликање на плодови и храна - симбол на рајот. Покрај ова биле цртани и одредени животни кои симболизирале различни нешта на пр:

- паун - бесмртност (секоја есен му се менува опашката)
- гулаб - покрстена душа
- елен кој пие вода - душа која сака да се покрсти
- диви крволочни животни - паганство (многубоштво)
- овца - верник, невина душа

Многу применуван мотив е сликата на Орфеј со неговата лира. Овој Орфеј кој е превземен од Грците го симболизира Христос кој со својата песна го искажува учењето, а овците ги симболизираат верниците, односно невините души.
Во катакомбите сретнуваме и делови од приказни. Биле обработувани некои старозаветни теми, како на пр.:
Приказната за рибарот Јон, кој ловејќи риба паднал од чамецот и го изел кит. Во утробата на китот тој се сетил на христовото учење и три дена се молел на Христос да го спаси. Третиот ден китот го повратил и Јон се спасил. Најмногу бил претставуван на брег под дрво како размислува за христијанската религија.
Мотивот на Орфеј кој на себе носи јагне - симбол на спасение (потекнува од москофорос). Најчесто луѓето коишто биле претставувани биле сликани во став на првобитно молење со подигнати раце. Тие му се обраќале на Исус Христос за спасение.

Палетата на тонови е редуцирана. Се употребуваат многу силни бои. Најчесто биле врамени со црни или темнокафеави бои. Ваквата употреба на силни бои е заради темниот простор во катакомбите и слабата осветленост од свеќите.

# КАСНОАНТИЧКА ХРИСТИЈАНСКА АРХИТЕКТУРА

## Латинска и хеленистичка школа

Во 313 година царот Константин со донесувањето на Миланскиот едикт го воведува христијанството како државна религија, а во 346 година со потполното укинување на паганството, позицијата на црквата во Римското царство станува се посилна. За да се одржи покорноста на народот кон власта била искористена религиската догма, чии обреди го добиваат вистинскиот: облик во 4 век. Со оваа догма, во која биле особено истакнати потребата за поддршка на власта, надежта во подобро и вечен живот по смртта, требало народните маси да се држат под контрола. За да допрат овие пораки до секого, било потребно на да се привлечат што повеќе луѓе на собири на кои се држеле проповеди од овој карактер.

Заради тоа се јавила потреба за изградба на монументални храмови, украсени со мермер и мозици, кои со својата големина ќе го заплашат, но и ќе го воодушеват сиромашниот човек. Меѓутоа потребно било тие да се изградат многу брзо, па затоа често, некои стари јавни градби биле претворани во цркви. Во однос на обликот на овие градби на почетокот се лутало, но бидејќи во најголем број населенито на овие територии било латинско или грчко тие храмови имале облик на базилики.

## Базилики

Друг назив за овој тип објект е царска дворана или на грчки-судница. Овој модел не е случјано одбран бидејќи и црквата на некој начин е судница преку тројното значење на олтарската трпеза како трпеза на Тајната вечера, Исусовиот гроб и престолот на кој Исус ќе седне за страшниот суд. Се претпоставува дека првобитните кубикулуми, кои биле простории од палатите на богатите семејства, биле базиликално решени. Слични решенија се среќаваат кај поранешните персиски Митреуми (храмови посветени на богот на Сонцето - Митра), како и кај еврејските синагоги. Како и кај секоја друга градба распоредот на просториите во една христијанска црква е одреден од нејзината намена и конструкција. Било потребно на богослужбата да присуствуваат многу луѓе, а покрај тоа и не можело толку лесно и нагло да се отстапи од традицијата на подигањето на надземниот дел на катакомбите.

Распоредот на просториите во една базилика е следниот: низ широки врати наречени пропилеи (за да се наполни објектот брзо и безбедно со луѓе) се влегува во



Основа и попречен пресек на петокорабна базилика Св.Петар во Рим од прва половина на 4 век

обично правоголно двориште - atrium, кој од сите четири или само од три страни е обвиен со трем со столбови - peristilium - што е слично решение како кај египетските храмови. Неизбежен дел во дворот е чешмата или бунарот. Делот од перистилот кој е ориентиран кон фасадата на самиот храм служел за казнетите или за кандидатите што сакале да пристапат на христијанството и кои немале право да присуствуваат на богослужба, а се нарекува катихумен (најчесто се два катихумени).

По примерот на надземниот дел на катакомбите, понатаму се надоврзува сала со базиликален облик. Таа има слично решение со многу градби од античко време како:свечени сали, пазари, судници итн. Салата е составена од три подолжни делови - бродови, кои најчесто се три, а може да бидат и пет, кои го формираат наосот. Средниот брод е поширок и повисок од бочните поради тоа што биле отварани прозорски отвори со што се добивало таканаречено базиликално осветлување. Ѕидовите кои го одвојуваат главниот, централниот брод се заменти со колонади од столбови - архитравно или лачно поврзани. На источната страна од наосот се протега попречен брод наречен трансепт со иста висина како главниот брод. Во средината на трансептот се наоѓа подигнат простор - амвон кој служел за богослужба, а околу него има простор за хорот. Трансептот и главниот брод се

одвоени со лак на два столба - триумфален лак, кој има носива улога и го носи ѕидот врз кој е поставена таваницата. На источниот ѕид во ширина на средниот брод се јавува полукружен простгр наречен апсида каде што е сместен олтарот - трпезата. Над олтарот е изведена сводна конструкција цибориум (балдахин), која се носи на четири столба, а претставува персонификација на небото. По должина на полукружниот простор се поставени ниски камени столчиња од кои средното (кое е највисоко) е одредено за епископот. Просторот кај олтарот е подигнат, а под него се наоѓа крипта - подземна просторија која служела за погребување на црквени лица. Северниот дел од трансептот се нарекува проскомидија или пастофориум и е наменет за примање и осветување на даровите во храна и служела за колективна исхрана, а подоцна за делење нафора. Олтарскиот простор на запад го нарекувале трибунал што доаѓа од карактерот на судница, а на исток бил нарекуван абатон затоа што е прогласен за непристапно место за секого освен за свештени лица заради заштита на црквените реликвии и скапоцености од кражби. Поделбата на црквата на бродови одговара и на паганската поделба на половите. Така северниот брод бил наменет за жените, затоа се нарекува гинеаикон. Бочните бродови може да имаат и спрат - трибина затворена со лачно или архитравно поврзани столбови кон главниот брод. Кровот за секој брод е засебен. Бил изработен во дрво и често бил видлив, а некаде и маскиран со плафон. Вообичаен распон на главниот брод е околу 12м, а максималниот распон е 23м. Најголемиот број базилики се ѕидани во тула (заради потребата од брза изградба). Олтарот бил оградуван со ниски камени парапетни плочи, а над нив мали столбови меѓу кои се наоѓале отвори на кои биле поставувани раскошно изработени завеси (подоцна во Византија тие се заменети со платна на кои биле насликани светци - иконостас). Надворешноста на базиликите била мирна и строга и ретко обложена барем делумно со мермерна оплата или мозаици, додека внатрешноста била украсена со раскошни мозаици и фрески на златна позадина во јаки и живи бои со мотиви од христијанската симболика, библиски текстови, а понекогаш и дворски церемонии. Ѕидовите биле покриени со инкрустрирани и интарзирани мермерни плочи во разни бои. Капителите на столбовите се од композитен вид со: животни, птици, акантусови лисја, а поретко тие се дорски или јонски, додека стопите се претежно тоскански. Прозорите се релативно големи и лачно завршени, затворени со камени транзени со густо избушени округли отвори или отвори со разни геометриски форми. Тие може да бидат единечни, двојни - бифори или тројни - трифори. Порталите обично се наоѓаат на западната фасада во осовината на секој брод поединечно. Тие се едноставни (антички).

Разлики меѓу латинските и хеленистичките базилики

Поголемиот број хеленистички базилики немаат трансепт, но такви случаи има и кај латинските базилики. Истото се случува и со атриумот, додека делот од тремот со столбови поставен кон западната фасада одреден за катихумените, кај хеленистичките базилики е претворен во нартекс или припрата. Честа појава е појавата на трибини на бочните бродови, што кај латинските базилики е поретко. Кај хеленистичките базилики се избегнува отворањето на базиликалните прозори на ѕидовите на главниот брод. Исто така кај нив се среќаваме со две помали апсиди кои одговараaг на бочните бродови. Понекогаш просторот пред овие две помали апсиди е затворен со две простории, на север - проскомидија и на југ - ѓаконикон. Карактеристика на поголемиог дел од хеленистичките базилики е појавата на импост - капител кај столбовите кога носат лачна конструкција, а не архитравна греда. Импост - капителот е конструктивен елемент вметнат меѓу столбот и лакот (често орнаментиран) преку кој тежината на масата на лачната конструкција се пренесува на јадрото на капителот (за да не дојде до негово расцветување).



Поважни латински базилики:

Свети Петар во Рим - San Pietro in Roma (320-330 година) - црквата е ориентирана влез - исток, олтар - запад. Долга е 120м, а распонот на главниот брод е 23м. Наосот го сочинуваат пет брода (еден главен и по два бочни брода), од кои главниот е со рамна таваница, а страничните се засведени. Во почетокот на 16 век потполно срушена.

Свети Павле во Рим - San Paolo Fuori Le Mura (320-330 година) - се наоѓа надвор од градските ѕидини долга е 120м. Реконструирана е 386-400 година.
Сан Лоренцо кај Рим - San Lorenzo Fuori Le Mura - реконструирана е во 6 и 7 век. Црквата има трибини над бочните бродови.
Света Агнеза во Рим - San Agnesse (320-330 година) - реконструирана е во 6 или 7 век. И оваа црква има трибини на бочните бродови, лачно премостени отвори и рамна дрвена таваница.
Свети Климент - San Clemente (прва половина на 4 век) - тремот на западната страна е со лажно поврзани столбови, а другите три - архитравно.
Света Пунденцијана - Santa Pundenziana (прва половина на 4 век)
Санта Марија Маџоре - Santa Maria Maggiore (526-538 година)
Свети Јован Латерански - San Giovanni in Laterano (околу 360 година)-реконструирана е во 772 година и на почетокот на 10 век

Поважни хеленистички базилики:
Константинова базилика на светото Воскресение во Ерусалим - Anastasis (326-336 година) над Исусовиот гроб
Базилика на Раѓањето во Витлеем (320 година) - со апсиди на страните на трансептот, кои може да се подоцна доѕидани.
Свети Јован Студит во Цариград
Света Марија во Влахернам, Цариград
Света Марија во Калкопратеион, Цариград
Света Полеукта во Цариград
Свети Сергеј и Вакх во Цариград (од почетокот на 4 век) - двојна базилика

Латино - хеленистички базилики:
Свети Јован Просветител во Равена - San Giovanni Evangelista in Ravena (425-432 година)
Свети Јован Крстител во Равена - San Giovanni Batista in Ravena (425-449 година)
**San Apollinare Nuovo in Ravena** (500-520 година)
**San Apollinare in Classe in Ravena** (534-549 година) - црквата е целосно изградена од тула со петострани апсиди однадвор, од кои олтарската е најголема и е со прозорски отвори со транзени. Има нартекс, нема трибини на бочните бродови и нема трансепт. Во 9 век е изградена кула - камбанарија.
Латино - хеленистички базилики во Македонија има во: Стоби, Хераклеа, Суводол, Студенчиште и Лихнидос и во Србија во Царичин Град.

Крстилници (баптистериуми)
Истовремено со базиликите на иста територија се појавуваат и крстилниците, кои се градат до големите епископски базилики. Нивната појава е условена од потребата за масовно покрстување на луѓето што сакале да се приклучат во новиот верско-политички поредок. Тие се мали градби и може да ги има во форма на круг, квадрат, полигонален облик со вписан тролист, четворолист или потполно слободен четворолист.
Поважни крстилници се:
Крстилницата во Ночери (од 4 век) - основата има кружна форма
Латеранскиот баптистериум во Рим (од првата половина на 4 век) - октогонален облик на основата
**San Sottero** во Неапол (од 4 век) - основа како вписан тролист
**San Giovanni fronte in Roma** (од 5 век)
Крстилницата во Царичин Град (од крајот на 5 век или почетокот на 6 век) - основа како вписан четворолист



Крстилницата на Северната Базилика во Стоби (од крајот на 5 век или почетокот на 6 век) - со основа како потполно слободен четворолист, чии централен дел бил засведен со крстаст свод или можеби со купола на пандантифи или тромпи.
Крстилниците обично биле покриен со калота, која лежела директно на кружен ѕид носен на двојни столбови поврзани со лакови. Кај баптистериумот во Ночери, во близината на Помпеја, како и кај гробната црква Санта Констанца во Рим,

централниот дел е опфатен со прстенест брод, кој е засведен - со што се добива мала кружна засведена базилика. Крстилницата во Неапол е засведена со калота на тромпи, во Стоби таа може да била на пандантифи (ако не била засведена со крстаст свод), а во Царичин Град може да била зафатена од сите страни со полукалоти.

## Гробни цркви (мартириуми)

Овие градби се подигнувани над гробот на некој христијански маченик или на местото каде што било извршено мачењето (или барем кадешто се мислело дека е). Најзначајни градби од овој тип се:


Санта Констанца во Рим

Санта Констанца во Рим - изградена за ќерката на императорот Константин
Санта Елена во Рим - изградена во чест на мајката на императорот Константин

## ВОЈНА И ЦИВИЛНА АРХИТЕКТУРА

Со примањето на христијанството животот во Римската империја не се изменил многу. И понатаму се живеело по села и градови со големи класни разлики во нив. Урбанистичките решенија се од касноантички карактер. Ваквата состојба ќе се задржи се до распаѓањето на Западното Римско царство. Едно од најголемите архитектонски и урбанистички решенија од ова време е Диоклецијановата палата во Сплит (300 г.н.е.).



Немаме многу остатоци од цивилната архитектура од ова време: Она што е досега откопано во Цариград не пружа јасна слика за животот во тоа време.
Најмногу остатоци од цивилната архитектура на Балканот се наоѓаат во Стоби и Царичин град. Во Стоби од цивилнзта архитектура има остатоци сд полукружен плоштад, три базилики, антички театар, бања, пазар, градска сенатска палата. Има остатоци и од приватни палати меѓу кои најпозната е Партениусовата палата. Таа има два атриума со нимфеуми. Околу поголемиот се ориентирани просториите за јавен, а околу помалиот за приватен живот. Една од најголемите простории во палатите е триклиниумот (трпезарија). Покрај овие имаме и мноштво помали простории.
Градовите од ваков тип биле опколени со дебели ѕидови и зајакнати со кули заради одбраната од германските и словенските племиња. Постепено со промената на начинот на војување против мобилните варварски племиња, начинот на подигање каструми потполно ќе исчезне.
Во следниот период врз развојот на архитектурата силно ќе влијае латинската школа (најмногу во Италија) и источната школа во источните земји.

## Уметност

Една од битните карактеристики на ранохристијанската архитектура е спротиставеноста меѓу надворешноста и внатрешноста. Едноставноста и скромноста на фасадата е симбол на обичниот безначаен живот на земјата, наспроти раскошната внатрешност како симбол на животот по смртта во рајот. Со оваа спротиставеност се зголемува возбудата.
Во овој период релјефот и скулптурата добиваат секундарно значење, па дури биле и забранети. Сликарството, поточно фрескосликарството во овој период добива силен замав. Преку сликите на верниците им се создавал свет на илузии за тоа како би изгледал животот во рајот.
Со градење и адаптација на поголеми храмови се јавила потребата да се покријат големите ѕидни површини. Ова сликарство не било изработувано од скромните сликари

од катакомбите, туку сега веќе се среќаваме со сликари - мајстори кои работеле под царска закрила. Сликаните циклуси најмногу се простирале на ѕидовите на главниот брод, триумфалниот лак и апсидата. Кај ваквото сликарство се забележува влијание од римско - грчкото сликарство.

Во ова време се јавил и нов уметнички облик - ранохристијанскиот ѕиден мозаик, кој во голема мера ја заменил старата и ефтина техника на ѕидното сликарство. Ранохристијанските мозаици може да се каже дека се без претходници како по мотивите така и по техниката на изработка и материјалот. Тие биле правени од стаклени коцки со разни бои и нијанси кои биле неопходни за дополна на ѕидното сликарство. Се сретнуваат и златни мозаици (прво се лие стакло, потоа тенка златна фолија и на крај прозрачно стакло. Нерамните површини на стаклените коцки се однесуваат како рефлектори, одбивајќи ја светлината во снопови дифузна разнобојна светлина. Ваквото покривање овозможило ѕидот да остави впечаток на нематеријална преграда а не на тежок конструктивен елемент. Со тоа ѕидовите и сводовите добиваат особини на лушпа без тежина. Нивната вистинска дебелина е скриена, а не нагласена како порано. Со еден збор може да се каже дека на ранохристијанските цркви им е потребен мозаикот како на грчките храмови скуптурата. Ранохристијанските мозаици ја негираат рамнината на сидната површина за да постигнат "илузија на невистинитост".

Едни од најдобрите остварувања во областа на мозаиците имаме во црквите Сан Аполинаре ин Класе во Равена, Св. Ѓорѓи во Солун, Сан Франческо во Равена, Санта Марија Маџоре во Рим и др.

Темите на мозаиците можат да бидат извлечени од антиката, но сега со друго значење (на пример еленот симболизира душа која сака да влезе во христијанската религија). Нонајчестите теми се задени од Стариот и Новиот Завет. Тие имаат за цел да ја презентираат вистината која е стално постоечка (раѓањето Христово, распнувањето и други приказни од Библијата). Овие слики немаат за цел да кажат дека некогаш нешто се случило, туку една вистина за вечното постоење на Исус и тоа што се може да направи божјата волја.



<u>Мозаикот во црквата Св.Горѓи во Солун</u> е врамен со архитектонска композиција која во случајот е безначајна и има за цел да го пополни просторот. Таа не е во центарот на вниманието. Ова не претставува декаденција туку нов пат на ранохристијанската уметност. Уметникот тука не се занимава со конкретните поединости на историскиот наратив. Погледите и гестовите сега станува најважни.

<u>Мозаикот на куполата на црквата Сан Аполинаре ин Класе во Равена</u> е добро сочуван по пат на на презервација. Во темето на калотата се наоѓа крст врамен во круг на темно сина основа со ѕвезди. Од горе извира една рака, гулаб и крст - симбол на светото тројство. Трите овци се учениците божји. Во средината се наоѓа светецот Аполинаре. Целата композиција е со дрвја - симбол на брдото Голгота.

На мозаикот на црквата Сан Аполинаре ин Класе во Равена се претставени девици кои носат круни од ловоров венец во чаршав - симбол на мачеништво во овоземниот свет. Пластичноста на формите овде е помалку важна. Нивните тела не се толку осенчани како мозаикот со еленот. Со ова се искажува дека телото не е многу важно и дека не треба да му се обрнува големо влијание. Тука воочлив е симболот на испосништво (бледо лице,



нагласени очи и веѓи, нагласени подочници). Овој испоснички лик претставува пример за тоа како треба да се живее.

На мозаикот на плафонот на Санта Констанца во Рим се претставени шари од ткаенина на темно син тон.

Кај некои мозаици кои биле поставувани високо и далеку се нагласувала контурата со темни бои и се користеле мал број на тонови на боја со цел да може што поубаво да се види композицијата. Перспектива овде нема. Ликовите биле редени еден над друг како во Египет.
Покрај ѕидните мозаици во ранохристијанството имаме и подни мозаици кои поретко се применувале. Овие мозаици се изработувале од разнобоен камен, а многу ретко извесни делови кои сакале да се нагласат се изработувале од стакло. Мотивите најчесто биле геометриски, флорални, животински и сл. Човекот никогаш не бил претставуван на подовите бидејќи според религијата врз човекот не се гази.
Рековме дека скулптурата и релјефите се од секундарно значење. Дела од оваа област кои можат да се споменат се:



Саркофагот на Јуниј Бас, чија предна страна е во вид на колонада, поделена на десет квадратни полижа украсени со мешани приказни од Стариот и Новиот завет. Во споредба со некои поранешни дела овој саркофаг т.е. неговата изработка делува доста класично. Овде јасно се забележува извесно грчко влијание (вадење на фигурите од рамнината).




Баханаткињата (плоча од слонова коска) е изработена по повод на некоја венчавка на некои богати римски семејства. На оваа плоча е обаботена паганска тема. Баханаткињата и нејзината слугинка пред Јупитеровиот олтар. Ладното совршенство на оваа плоча било привлечно и во средниот век.




Плочата со Архангел Михаил



Портретот на Еутрополие

Плочата со Архангел Михаил (од слонова коска) е работена во Источното Римско царство. И овде јасно се гледа влијанието на грчко-римската уметност. Нишата пред која стои го изгубила својот тродимензионален карактер. Кога ја гледаме фигурата имаме чувство како да лебди.

Портретот на Еутрополие силно потсетува на портретите на Плотин и на Константиновата колосална глава налик на маска. Ликот му е скаменет. Имаме чувство како да е тоа лице на дух, а не на човек од крв и месо. Индивидуалноста на ликот и човечкото тело тука не е опиплива реалност.

# СТОБИ

Оваа населба е формирана во периодот од 4 до 2 век п.н.е. како грчка античка населба, но своето потполно урбано формирање го достигнува по потпаѓањето под римска власт во 2 век п.н.е. До 69 година н.е. Стоби прераснува од главен град на третата македонска област до римски муниципиум. Во овој период се изградени голем број антички објекти, од кои најголем и најдобро сочуван е театарот. Во ранохристијанскиот период Стоби станува уште позначаен и повлијателен град, кога станува и епископско седиште. Во текот на 4 и 5 век се изградени три христијански базилики во самиот град од кои две имале крстилници, а во близината на градските бедеми се пронајдени уште две. Со изградбата на базиликите и со примањето на христијанството, градот ја менува античката физиономија, бидејќи култни жаришта стануваат базиликите и крстилниците, а сите останати културни и животни манфестации добиваат ранохристијански карактер. Урбаната концепција останува античка: улиците се со праволиниска носоченост, а се сечат меѓусебно под прав агол, градот е обиколен со ѕидини, слично како кај римскиот каструм, а имал и природна бариера - реките Вардар и Црна Река. Во градот се влегувало преку портата Хераклеа, која е засилена со дипилон. Блиску до неа е градскиот форум со полукружна форма околу кој веројатно биле сместени трговски дуќани. На форумот е наслонета големата трокорабна Епископска базилика посветена на Св.Димитрие. Сите други позначајни објекти се поставени долж двете главни улици: долната и горната главна улица, кои биле поплочени со камен. Градот имал сопствен водовод и канализација. Базиликите носат белези и од хеленистичката и од латинската школа. Во градот се пронајдени три:

Северна базилика (со крстилница во северниот дел)

Базилика Синагога (подигната е врз синагогата, која е урната во 388 година со забраната за собирање на еретиците).

Епископска базилика

Сите имаат атриум со чешма, што е латински белег. Покрај апсидата има проскомидија и ѓаконикон, а пред влезот во наосот има ексонартекс и нартекс, што пак е хеленистички белег. Базиликите се трокорабни. Тие биле украсени со раскошни фрески и мозаици. Покрај Северната базилика и Епископската базилика се пронајдени остатоци од крстилници со форма на тетраконхос (четворолист). Тие биле поврзани со црквите преку катихумените, така што по покрстувањето верниците можеле директно да влезат во црквата.

Покрај религиозните објекти (крстилници и базилики) во градот се наоѓаат и објекти од профан карактер: палати, купатила, затвор, коцкарница, дуќани, градска чешма, гробишта и др.

Палатите се раскошни објекти, кои во основа се со античка концепција. Кон надвор се наполно затворени, а отворањето е насочено кон внатрешноста - кон непокриениот атриум, кој бил поплочен со мермерни плочи, а во еден негов дел бил сместен базен со вода - нимфеум, кој бил украсен со релјефни плочи и скулптури од нимфи, сатири, Посејдон и др. Атриумот бил опкружен со перистил, преку кој се влегувало во одаите. Меѓу нив според големината и раскошноста доминира трпезаријата - триклиниумот, која на едниот крај завршува со апсида. Во перистилот и одаите, подовите биле покриени со мозаици со симболични ранохристијански мотиви или геометриски орнаменти. Пронајдени палати се:

Палатага на Полихармос - Куќата на псалмите, Теодосијанската палата, Партениусовата палата, Перистерија, Куќата на ткајачот, Епископската резиденција.

Пронајдени се и две јавни купатила - Малите терми и Големите терми.

Двете градби имаат слична концепција: првата просторија е аподитериум - просторија за припрема на телото, чии ѕидови биле украсени со мермерни инкрустации, а во која имало клупи за седење и соблекување, потоа фригидариум - студена просторија, тепидариум - топла просторија, во која се подготвувало телото за капење во просторијата со врела вода - калдариум. Калдариумот имал подно греење - систем на хипокаусти. Подот од мермерни плочи е поставен врз квадратни или кружни столбчиња од тула меѓу кои струи врел воздух, кој доаѓа од ложиштето - префурниумот. По ѕидовите биле спроведени вертикални каналчиња за довод на врелиот воздух од хипокаустот со што се загревале и ѕидовите. Во калдариумот се наоѓале мермерни кади со врела вода (во Големите терми има 6 такви). Во текот на 6 век градот постепено згаснува, особено по ограбувањето од Готите и катастрофалниот земјотрес од 518 година, а конечно згаснува со освојувањето од страна на Словените.

## ХРИСТИЈАНСКА АРХИТЕКТУРА ВО ГОРНА МЕСОПОТАМИЈА

За разлика од средна Месопотамија, во горниот дел на течението на реките Тигар и Еуфрат, во областите околу градовите Амида, Назива и Едеса, има доста камен така што сите градби се од добро обработен камен. Хеленистичките влијанија во градителството на оваа територија се слаби затоа што таа се наоѓала на периферијата на Римско царство, па затоа домашните влијанија се поизразени. На ова подрачје се развива таканаречена ориентална базилика, која што е целосно засведена. Од остатоците од црквите грубо можеме да одредиме дека тие се градени во периодот меѓу почетокот на 5 век и средината на 7 век. Сите цркви се засведени со сводови со полуелипсовиден пресек. Најкарактеристични цркви од овој тип се:

Црквата Мар Сава во Кхак (од почетокот на 5 век до средината на 6 век) е трободна базлика.



Црквата Мар Кириакос (од почетокот на 5 век до средината на 6 век) е двобродна базилика со еден главен, поширок и повисок брод и помал страничен брод - потесен и понизок, меѓусебно раздвоени со полн ѕид, а поврзани со врати, така што страничниот брод истовремено служи и како нартекс. Сводот е прифатен на лаци на силни пиластри, додека на страната кадешто нема друг брод тие лаци се подлабоки и фатени се со еден вид внатрешни контрафори кои го олеснуваат ѕидот и се протиставуваат на страничните потисоци на сводовите. Апсидата е стопена во ѕидната маса и не е видлива однадвор.



Црквата Мар Јакуб кај Салах е црква со нормално базиликално решение, но со два попречни брода. Единствено сводовите над олтарот, проскомидијата и ѓакониконот се свртени во подолжен правец.

Црквата во манастирот Мар Габриел е гробна црква на египетски монах. Основата на оваа црква е впишан октогон во квадрат со наизменични кружни и правоаголни ниши, засведени на тромпи. Калотите и сводовите биле воглавно елипсоидни.



Црквата во Вираншехер во основа е попречно издолжен октогон опкружен со прстенест брод со трибини, со издолжен олтарски простор, со влезови со затворени вестибили од страните и се претпоставува барем со една купола. Сводовите над прстенастиот брод над приземјето и трибините служат да се спротистават на бочните потисоци на самата купола.



Црквата во Диарбекир има квадратна основа врз која е изведена купола опфатена од секоја страна со свод (налик на впишан крст). Помалите простории во аглите биле засведени со топчест свод, а соседните со елипсовиден свод.



Богородичната црква во Кхак има слично решение како и претходната само што тука, куполата посмело е опфатена и со лаци и со сводови. Тука црквата потсеќа на хеленистичко решение. посебно низ нишите меѓу колонетите во апсидата.

Црквата во Мајафаркин (од крајот на 6, а можеби и од 9 век) претставува зрело решение на впишан крст во комбинација со обемен брод.
Просторната композиција на овие градби е гломазна и тешка. Тоа доаѓа најпрво од сеуште неспретноста во градењето на сводовите чии силни странични потисоци барале силна ѕидна конструкција со мали отвори. Прозорските отвори имале најчесто рамен надпрозорник од камен или лак - полукружен, копитаст или благо прекршен. Профилите се живи и богати, релјефниот декор е плиток, ама добро изработен. Релјеф среќаваме на капителите, парапетните плочи или рамките на вратите. Во поскромните градби внатрешните ѕидови се украсени со фрески, а во побогатите со мозаици. Мотивите се од сасанидско - месопотамската традиција, а присутни се и хеленистички и старохристијански влијанија: акантус, лозници, животни, птици итн.

## ХРИСТИЈАНСКА АРХИТЕКТУРА ВО МАЛА АЗИЈА

Во централните области на Мала Азија, Кападокија и Галиција, како и во нејзините јужни области: Писидија, Памфлија, Ликија, Ликаонија, Исаурија и Киликија среќаваме многубројни остатоци од средновековни цркви, кои тешко е да се утврди кога се градени. Се претпоставува дека тие се подигнати уште во 4 и 5 век, некои и подоцна, но јасно е дека потекнуваат од пред 1072 година кога овие краеви ги освојуваат Турците Селџуци. Централна и јужна Мала Азија изобилуваат со квалитетен камен и богата хетитска традиција во неговата обработка како градежен материјал. Најсилни влијанија во архитектурата на ова подрачје се домашните и месопотамските, додека хеленистичките се ослаби. Во областите Памфлија и Писидија се појавуваат и архитравни базилики, но во многу тие се различни од хеленистичките, апсидата однадвор е маскирана, како на месопотамските цркви. Базиликите се ориентални, целосно засведени со полуцилиндрични сводови.
На ова подрачје се среќаваме со повеќе различни типови на цркви:
Неколку базилики во Бин-бир Килисе (1001 црква), Ликаонија се карактеристични за јужните области. Имаат странични влезови во вид на затворени вестибили, две пониски кули на аглите од нартексот, а се случува и тие да бидат исфрлени од страните кон надвор. До нив се стигнува по скали кои водат од трибините над бочните бродови. Апсидата е често копитаста. Освен базиликални, среќаваме и други решенија.
Црквата бр.14 во Бин-бир Килисе има слободно решение со еден брод и понизок трансепт, такашто се формира еден вид издолжен крст.



Црквата во Томарза има трансепт, кој е на иста висина со бродот и во нивниот пресек се јавува купола. Куполата е фатена од една страна со полукалота од апсидата, а од другите три со полуцилиндрични сводови. Фасадата е засилена и поделена на пиластри, кои одговараат на внатрешниот распоред.



Црквата бр.44 во Бин-бир Килисе е со трансепт повлечен кон средината така што се добива решение во вид на слободен рамностран крст.





Црквата бр.8 во Бин-бир Килисе





Црквата во Дере Ази

Црквата бр.8 во Бин-бир Килисе во основа е слободен крст комбиниран со октогон како, над кој е подигната купола со тамбур.

Црквата во Дере Ази (7 век) е во облик на засведена базилика со трансепт и две странични октогонални капели. Капелата во Дере Ази во основа е потполно слободен октогон со комбинација од правоаголни и кружни ниши.
Капелата во Мира во Ликија е базиликално решение со впишан крст и купола во судирот на трансептот и главниот брод. Има две странични кули и три апсиди, кои однадвор се тространи, а куполата е на пандантифи и е градена во тула и камен.
Кај црквата во Исаура октогонот е опкружен и со уште еден брод.
Црквата во Хиераполис, Киликија (4 век) е наполно кружна црква.
Црквата во Утчакај, Кападокија е двојна црква со две куполи и апсиди, решени во вид на стеснет впишан крст.



Црквата во Коџа Калеси, Исаурија спаѓа во посебен тип градби - базилики со куполи, кај која во аглите на правоаголниот простор се наоѓаат тромпи потфатени од столбови на конзоли. Ѕидовите кои треба да ја носат куполата се доста тесни, така што прашање е дали калота воопшто постоела или куполата била претворена во некој тип кула покриена со дрвена конструкција. Апсидата однадвор е маскирана со рамен ѕид, а бочните бродови имале и трибини.

Црквата во Чат-Даг, Ликаонија (7 или 8 век) е потполно зрело решение. Куполата е изведена над квадратен простор, на местото каде што се вкрстуваат трансептот и главниот брод кои се со иста висина. Куполата ја носат четири полуцилиндрични сводови.
Црквата во Чанли Килисе, Кападокија (8 век) има слично решение на претходната.
Во Кападокија, особено околу градот Гереме се среќаваме и со многу интересен тип цркви, кои се скоро потполно вклесани во карпи.
Цркви со решение слично на решението на црквата Мар Јакуб во Салах во горна Месопотамија, со двоброден базиликален облик се:
Црквата Минхил Килисе во Соандере, Црквата Карабош Килисе во Соандере, Црквата Догнали Килисе во Гереме, Црквата Токале Килисе во Гереме.
Неколку дури имаат облик на впишан крст како:
Пештерските цркви во Соандере, Ермели во Гереме, Сараџа Килисе во Сузам Бајре и др.

Просторното решение на малоазиските цркви е разновидно. Во директна зависност е од основата и внатрешниот склоп, а тоа што се добива однадвор се живи, разиграни облици. Куполите се со тамбур односно калотата не лежи директно на квадратниот постамент, туку е подигната на кружен или полигонален (најчесто осмостран), прстенаст ѕид. Порталите се правоаголни со профилирана и орнаментирана рамка и лесен закосен венец над надвратникот. Се случува и над овој венец да е изработен доста истурен лак потфатен на конзоли. Прозорите се релативно големи, поретко архитравно, а многу почесто лачно завршени. Често се во вид на бифори и трифори поделни со столбци или столбчиња. Фасадите се понекогаш поделени на пиластри, кои одговараат на внатрешниот распоред на градбите. Се случува да се завршени со венци, и имаат поделени таканаречени кордон-венци, со кои се делат на хоризонтални зони. Овие венци се изработени на сириски начин. Профилите на венците како и другите профили се од хеленистичко потекло, но не се премногу богати. Пластичната декорација ја среќаваме најчесто на капителите и на рамките на вратите. Со побогата декорација се среќаваме на југ, кадешто среќаваме капители од коринтски тип. Релјефот е плиток, се јавуваат преплети во облик на крути двојни траки, кои се преплетени по кружна линија, а често во употреба е и облик на воден лист. Декорации во интарзиран камен воопшто нема. Остатоци од фрески среќаваме на ѕидовите на пештерските цркви во Кападокија.

# ХРИСТИЈАНСКА АРХИТЕКТУРА ВО СИРИЈА

Иако се развивала многу краток период, од втората половина на 4 век до средината на 7 век, сириската архитектура зад себе оставила многубројни споменици. Сирија била во составот на Римското царство се до 610-618 година, кога ја освојуваат Персијанците, односно 633-638 година, кога дефинитивно ја покориле Арапите. Побогатото хелинизирано граѓанство и високото свештенството пропагирале хеленистички влијанија, додека сиромашното население и монасите во манастирите ја одржувале ориенталната традиција. Меѓу овие две влијанија дошле до спој, така што изгледот на градбите зависел од тоа дали тие се во северниот или во јужниот дел на Сирија, но не од политички или територијални причини, туку поради тоа што северна Сирија била побогата со лесно обработлив варовник, а јужна Сирија, пак со тешко обработлив базалт. Сводната конструкција во Сирија скоро да не се појавува, а и кога ја има таа е многу несмасно комбинирана со сводни и архитравни решенија, што поради несовладувањето на бочните потисоци многу често доаѓало до рушење.



Исклучок претставува <u>базиликата во Каср-Ибн-Вардан</u>, која е трибродна базилика со купола во централниот дел фатена со полукалоти, а другите простории биле засведени со крстаст свод. Работена е во широки појаси од тула и камен, апсидата е маскирана однадвор, а има и една странична кула. Во градбата недостига врзно средство поради честите земјотреси на ова подрачје.

<u>Северносириска школа</u>

Во североисточна Сирија, посебно во областа Антиохија, се среќаваме со базилики, воглавно од хеленистички тип



<u>Црквата во манастирот Калат Семан</u> (крајот на 5 век) е најзначајна градба во северна Сирија. Таа е формирана од четири трибродни базилики, кои се вкрстуваат во вид на крст во октогонално двориште во кое има столб на кој се мисли дека долго време како испосник живеел Св. Симеон Стотник. На источниот дел од источната базилика има три полукружни апсиди, од кои олтарната е поголема и тука до неа има крстилница со октогонална форма впишана во квадрат и опкружена со уште еден брод. Како и повеќето цркви и овде се појавува атриум, но не на западната страна туку слободно, било каде, околу кој се групираат манастирските построениja (тука треба да се бараат корените на манастирите).




Основа и перспектива на базиликата во Дер Терманин

Базиликата во Дер Терманин (6 век) е трobродна базилика со аркадни низови на отвори, потковичеста апсида и ѓаконикон и проскомидија, кои се правоаголни и се во иста рамнина со темето на апсидата (чест случај е апсидата да е маскирана однадвор со рамен ѕид, но и таа може да биде правоаголна). Има две ниски кули во нартексот, кој е вестибилно отворен, а над него, меѓу кулите е отворен трем.

Базиликата во Рувех (396 година), Базиликата во Дер Кити (418 година)



Базиликата во Калб Лузех (6 век) е слична на онаа во Дер Терманин, но е со слободна полукружна апсида и две бочни кули кај нартексот.

Интересно е што поголемите распони ги совладувале со поставување на попречни лаци на столбови, кои носеле ѕидови на кои подолжно се поставувала дрвената кровна конструкција, така што правеле лажни базиликални решенија, а распонот го скратувале и со конзоли со испуштање на континуални плочи.

Јужносириска школа

На ова подрачје наоѓаме базилики од хеленистичко потекло:

Петобродната базилика во Суведа (4-5 век) е најзначајна од базиликите во Хауран. Таа е многу слична со базиликите во северна Сирија (освен ниските кули на западната фасада).

Црквата во Ум-иџ-Џемал (345 година) е една од најстарите цркви. Таа е еднобродна, но нејзиниот издолжен брод е поделен со попречни лакови на кратки травеи, покриени со камени плочи, кои налегнуваат на ѕидови изработени над лаковите.

Освен базиликите во Хауран, се среќаваме со уште два интересни споменика од почетокот на 6 век:



Црквата Св.Ѓорги во Езра (510-515 година) е решена во вид на октогон, кој е опкружен со уште еден октогонален брод, впишан во квадрат, на чии агли се наоѓаат полукружни ниши, а од источната страна се приклучени проскомидијата и ѓакониконот, меѓу кои е олтарскиот простор, кој однадвор има тространа форма. Над централниот дел е изведена јајцевидна купола од ситен, кршен камен втопен во голема количина малтер. Преминот од октогон во впишан круг е извршен со постепено косо премостување на аглите со камен, а сите други делови се покриени архитравно.

Соборната црква во Босра по општата концепција е слична, но покомплексна од црквата во Езра. Централниот дел бил најверојатно квадратен, а куполата од четирите страни била потфатена со полукалоти. Друга претпоставка е дека централниот дел (од кој нема остатоци) бил кружен и засведен со калота, а бил и опфатен со два прстенасти брода со иста висина, меѓусебно одвоени со октогонално разместени столбци, аркадно поврзани. Овие два брода не биле засведени, туку биле покриени со дрвена конструкција. Двете цркви се слични на црквата во Вираншехер во горна Месопотамија, а имаат и малоазиски влијанија.

Просторната пластика на сириските објекти е едноставна, но стабилна и хармонична. Кубето е ретка појава, а крововите поради сувата клима се благо закосени или сосем рамни кровови. Динамиката, масата ја постигнува со апсидите, доколку не се втопени во ѕидната маса, со тремовите, понекогаш со една, а почесто со две кули, па и со монументални степеници. При пропорционирањето на некои делови се употребувани аритметички односи на броевите.Фасадите се едноставни, широки и мирни, често се оживеани со големи аркади и низи од столбови. Прилепените столбови може да ја опфатат и апсидата и тоа во една или две хоризонтални зони, а меѓу нив може да бидат изработени слепи аркади на конзоли. Градбите се обично подигнати на релативно високо профилирано цокле и завршени со венци, но и често тие се поделени во хоризонтални зони со кордон-венци. Порталите, кои ги има не само на западната фасада, туку и на бочните, се на хеленистички начин архитравно завршени и врамени со широка профилирана или скулптурално украсена рамка, над која се наоѓа полукружна профилирана архиволта или над надвратникот исфрлена плоча како настрешница, која од страните е потфатена со конзоли. Друг вид портали, кои се со поизразена монументалност се изработени така што два бочни слободни столба ги прифаќаат силно истурените лаци на архиволтите над кои е изработен фронтон. Прозорите се релативно широки, а може да бидат архитравно или лачно поврзани, а ги има и како округли (окулуси). Ги има и во вид на бифори и трифори. Профилацијата е од хеленистичко потекло, но е доста цврста и контрастна. Профилите на стопите на столбовите се слични на јонските, со мала видоизменетост. Кепителите се повеќето од јонско и композитно потекло, но се слободно интерпретирани, така што често се добиваат сосем нови и оригинални решенија. Најинтересно решение на капител претставува она во Калат Семан, каде што лисјата од акантус се повеани настрана, како да ги движи ветрот. Релјефна декорација среќаваме на капителите и на рамките на порталите. Таа е плитка, понекогаш одвај врежана во површината. Мотивите се хеленистички: акантус (добива остар, бодликав облик), палмети и розети и со ориентални месопотамско-персиски влијанија: лозници, преплети на двојни траки, триаголници, дискови и чворови. Среќаваме декорации од различно потекло на исти објекти. Од христијанските мотиви најчести се: вазни на животот, пауни, птици вплетени во лозници, крстови или Исусови монограми врамени во круг.

## ХРИСТИЈАНСКА АРХИТЕКТУРА ВО ЕРМЕНИЈА И ГРУЗИЈА

Североисточниот дел на Мала Азија и западниот дел на Кавказ се населени уште од крајот на 5 век п.н.е. од месопотамско-персиски племиња, кои се занимавале со сточарство и земјоделство. Оваа територија политички е обединета уште од 2 век п.н.е. под власта на кралот Тигран, кога е населена од Евреи и Сиријци. Во 1 век п.н.е. оваа област ја освојуваат Римјаните. Поради големите буни и востанија оваа област се до 3 век е делумно самостојна, се додека околу неа не започнат борбите меѓу Римјаните и Персијците, кои сакале да излезат преку оваа територија на Црното Море. Христијанството тука доаѓа кон крајот на 3 век, кога Григориј Просветител го воведува како државна религија. Во почетокот на 4 век Григориј го вовлекува племството во војна со Персија, што довело до уништување на многу градови и големо осиромашување. Во наредните векови оваа територија Византија ја одземала од Персија, потоа во 636 година ја освоиле Арапите, а во 11 век Турците Селџуци, така што домашните владетели добивале привилегија да владеат, но да плаќаат даноци, кои ги земале со експлоатација на населението. Со освојувањето на нивната земја од страна на Монголите во 1235 година, Ерменците и Грузијците се разбиени на уште помали заедници и групи, кои жилаво се бореле за опстанок. Архитектурата на ова подрачје се развивала со мали влијанија од хеленистичките принципи, поради оддалеченоста од хеленистичките центри, чии влијанија доаѓале преку Мала Азија и сириските колонизатори, додека домашните, малоазиските и месопотамските влијанија се далеку поизразени. Формирајќи се како посебен стил, ермено-ѓурѓијанската архитектура живее интензивно во текот на 4, 5 и 6 век се до 1235 година, кога целосно не згаснува. Главни епохи се во втората и третата четвртина на 7  век и од средината на 9 век до последната четвртина на 11 век, кога на власт била династијата Багратиди, кога е и најголемиот економски и политички подем. Ермено-ѓурѓијанската архитектура е богата со разновидни архитектонски типови, се развива на простор со извонредно квалитетен камен и богатство на феудалците и црквата. Црквите се со најразлични решенија од кои најзастапен е обликот на впишан крст и редовна е појавата на купола со висок тамбур. Нартексот често е изоставен, а ако го има тој се нарекува јаматун и е во облик на отворен трем со столбови аркадно поврзани кон надвор (од сите три странни или само од две страни. Куполите се фатени со тромпи, изведени најразлично, а ретко со пандантифи. Доле тие се носени на силни лаци на пиластри кои може да бидат едноставни, двојни тројни или лаци поставени едни над други со наддавање и испуштање во поле од што и зависат формите на пиластрите. Не е ретка и појавата на апсиди на сите четири страни. Позначјни цркви од ерменоѓурѓијанската архитектура, преку кои се запознаваме со различните решенија се:

<u>Црквата во Узунлар</u> (735 година) е со решение во облик на





впишан крст, со јаматун и отворени тремови од двете страни, а апсидата е скриена во ѕидната површина. Куполата е крушкаста, носена на тромпи.



Соборната црква во Ани (почеток на 11 век) е црква со основа во облик на вписан крст, без нартекс. Ѕидовите кон внатрешните странични пиластри и меѓу апсидата и проскомидијата и ѓаконикoнот се олеснети со триаголни ниши заведени со конусни сводови. Куполата денес не постои, таа е срушена. Била изградена од камени блокови од 2т во различни нијанси, а се носела на пандантифи. Олтарската апсида одвнатре е поделена на ниши.

Црквата на Шогакат во Вагаршапат (од 10 век) е во облик на стеснет впишан крст. Нартексот е отворен кон западната страна, засведен е со калота потфатена на лаци и полуцилиндрични сводови. Апсидата, која ја опфаќаат проскомидијата и ѓаконикoнот е втопена во масата на рамниот источен ѕид.

Црквата Св.Ананија во Аламан (прва половина на 7 век) е триконхална црква со три апсиди засведени со полукалоти, кои со еден западен полуцилиндричен свод ја носат куполата. Има и решенија на цркви, каде што конхите однадвор се затворени со рамен ѕид, па така однадвор се создава лажен слободен крст.

Богородичната црква во Талин (7 век) има слично решение.

Се среќаваат и тетраконхални цркви, каде што три конхи се слободни, а четвртата (олтарска), зафатена со проскомидијата и ѓаконикoнот е завршена со рамен ѕид.



Црквата Св.Хрипсим во Вагаршапат (618 година) е тетраконхос, целосно опкружен со рамни ѕидови, кои однадвор се олеснети со триаголни и трапезасти ниши, а одвнатре со ниши засведени со полукружни сводови. Просториите меѓу конхите се засведени, пониски, а куполата на тромпи е фатена од силни лаци, а бочно од полукалоти и два полуцилиндрични свода исто фатени на лаци.

Постои и вакво слично решение, со тоа што куполата е носена на кружен ѕид. Друго решение е октогон, ако нишите мегу конхите доволно се зголемат, па куполата ќе биде фатена со осум полукалоти од, кои олтарската однадвор не е полукружна туку полигонална.

Црквата Св. Григориј Просветител во Звартноц, кај Екмиадзин (Вагаршапат) има интересно решение, каде што кубето преку пандантифи или тромпи било фатено на четири силни полигонални столбови и од сите четири страни опфатени со полукалоти од кои три одоздола носени на столбови, а една на полукружен ѕид. Црквата ја опкружувал прстенест засведен брод, кој веројатно имал трибина, а на источната страна се наоѓале проскомидијата и ѓаконикoнот кои биле пониски. Надворешниот брод е отворен со прозори и имал пет влеза, портали, во вид на поплитки или подлабоки вестибили.Од црквата денес постојат само остатоци, бидејќи е срушена.



Кон крајот на 10 и почетокот на 11 век се појавуваат и ребра (силни лакови со правоаголен пресек, кои се поставуваат дијагонално меѓу аглите на квадратни и полигонални градби, а се носат на пиластри или столбови). Меѓусебно често се вкрстуваат. Понекогаш носат вертикални ѕидчиња, завршени во хоризонтална рамнина, така што ја прифаќаат рамната таваница, а ги пренесуваат бочните потисоци. Ваков случај имаме на црквата Св.Апостоли во Ани на тремот, но и на двоспратната црква Чобан Килисе кај Ани во приземјето.
Многу ретко се среќаваме со квадратни тамбури, најчесто тие се кружни или полигонални со по две столбчиња на краевите и рамен или прекршен венец во вид на фронтон, така што и самиот кров на куполата може да биде тестераст. Фасадите се или сосем рамни и мирни или оживеани со трагонални и трапезни ниши со слепи аркади, кои се чисто декоративни и ја истакнуваат вертикалата, а може да бидат и со бројни релјефи слободни или во континуални фризови со профилиран венец на крајот. Порталите се монументално лачно или архитравно завршени (скалесто вовлечени или испакнати), со по два столба од страните кои потоа носат архиволти, живо профилирани, па заокружени со едеа силно профилирана рамка. Прозорите се ниски и широки или тесни и високи, понекогаш и архитравно, а најчесто лачно завршени со тесено профилирана рамка, до која често има и поширока орнаментирана рамка. Ги има во облик на бифори или трифори, минијатурни имитации на портали и кружни со широка орнаментирана кружна рамка. Профилите се цврсти, контрастни и живи. Стопите на столбовите потсеќаат на хеленистичките, но има и такви кои повеќе одговараат на антчките месопотамски. Пластичната декорација е извонредно богата. Ја среќаваме на капителите на столбовите, на рамките на прозорите, на архиволтите и тимпаноните на порталите, на тромпите, а понекогаш и на фасадите во облик на фризови или расеани самостојни композиции. Релјефот е сосем плитко врежан во површината на каменот, што се верува дека доаѓа под влијание на орнаментите работени на дрво. Мотивите се од христијанската симболика и од Апокалипсата.

# ВИЗАНТИСКА АРХИТЕКТУРА

Државата Византија го добива името од градот Визант, мала античка населба, основана уште во 667 година п.н.е. каде што римскиот цар Константин подигнал нов град - Константинопол. Тој во 330 година го преместил центарот на римското царство од Рим во Константинопол. Византиската држава се развивала на основата на Источното римско царство, а идејата за римската империја сеуште постоела. Византијците се нарекувале Римјани, а владетелот - римски цар. Подоцна оваа држава станува самостојна империја со посебно државно-општествено и економско уредување. Византиското општествено уредување претставува синтеза на римското право, грчката култура и христијанската религија.
Меѓу историчарите, долго време за византиската архитектура и уметност, владееше погрешно мислење дека тие се само дегенерирано продолжение на римските и хеленистичките правци, а не дека тие се нова, оригинална творба. За своето илјадагодишно постоење византиската уметност, оставила трајни белези во историјата на човештвото. Нејзиниот развој глобално е поделен на 5 временски дистанцирани периоди:
прв период (од почетокот на 4 век до крајот на 5 век)
втор период (од крајот на 5 век до почетокот на 7 век)
трет период (од почетокот на 7 век до средина на 9 век)
четврти период (од средина на 9 век до почетокот на 13 век)
петти период (од почетокот на 13 век до средината на 15 век)

## Прв период (од почетокот на 4 век до крајот на 5 век) - Источно римско царство

Во 4 век во Римското царство настанува тешка криза - постоечкиот робовладетелски систем е исцрпен и не функционира, настануваат економски проблеми, градовите со сопствена самоуправа добиваат голема слобода, а се случувало да војуваат меѓусебе два града, две територии итн. Во овој период се појавуваат императори како Диоклецијан и Константин кои се обидуваат да го консолидираат царството. Тие воведувајќи низа реформи успеале да ги обединат териториите на царството кои сакале да се одвојат. Посебно значаен е царот Константин Велики, кој во борба ги победил анархистичките војсководци и вовел ред во царството. Подоцна тој го пренесува центарот на Римското царство во новоподигнатиот град Константинопол изграден на урнатините на малата грчка населба - Визант. Ова место претставува еден вид комуникација меѓу Европа и Азија, меѓу западот и истокот. Тој тоа го направил од повеќе причини, но најмногу поради заканите од освојувочките напади на Готите од север и Персијците од југ и од економски причини, затоа што во овој период истокот станува погусто населено подрачје што овозможува нов економски развој. Новиот град бил подигнат на степенот на Рим и имал амбиција да го замени стариот Рим. Одтаму и потребата архитектурата да биде репрезентативна и раскошна. Познато е дека Константин, бил голем поборник на христијанството, па затоа подигнал многу цркви, од кои денес скоро ништо да не е останато. Познати цркви од времето на Константин се: Базиликата Аја Софија - Храмот но мудроста, Црквата Св.Ирена, Мартириумот Св.Апостоли, Базиликата Св.Јован Студит
Покрај црквите, биле изградени многу палати: Палатата на Сенатот, Царската Света палата, Телестерион - Цариградскиот универзитет, палатата на Теодосиј II, палатата на Вуколеон. Други значајни градби се: префектурата, ризницата, хиподромот (имал улога на грчката агора т.е римскиот форум), јавни купатила: Зеуксипово, Ахилеусово, како и триумфални лакови: Константинов, Теодосиев и комеморативни столбови: Теодосиев и Аркадиусов. За сите градби дознаваме исклучиво од напишани документи во кои има малку податоци. За да може да се одржи власта таа се концентрира во една личност, односно царот претставува врвен владетел во државата, тој е главен законодавец, војсководец, судија, но и врховен поглавар на црквата од каде што произлегува терминот цезаро-папизам. Државата и црквата биле во взаемна врска од која и двете имале корист. Државата преку црквата нашла можност за духовно обединување на царството. Од друга страна црквата е финансиски помагана од државата, што и давало моќ во борбата против еретиците.
Во 5 век Готите, германските племиња, се повеќе продираат на Балканскиот полуостров, а се почесто Персија од југ го напаѓало царството. Царот Теодосиј успеал да воспостави рамнотежа склопувајќи мир со тоа што на Готите им ги дал деловите од Панонија, а за возврат тие да гарантираат ненапаѓање. Меѓутоа на чело на тие војски биле борбено настроени војсководци, кои не сакале да го одржат мирот и постојано упаѓале на територии на царството, така што мирот не бил сочуван.

Тоа била причината за изградба на одбранбени ѕидини околу Константинопол околу крајот на 4 и почетокот на 5 век. Градот е изграден на извонредно стратешко место, се наоѓа на Босфорскиот проток кој ги поврзува Мраморното и Црното Море. Од самиот Босфор се двои еден канал кој е наречен Златен рог така што градот е одвоен од три страни со природна бариера - водата, а, најсилните бедеми биле изградени на страната на копното. Ѕидовите биле снажни, со дебелина до 4м, изработени од необработен камен во средината и полуобработен камен однадвор. Каменот е реден со голема количина малтер. Ѕидовите се со височина од 10 до 12м и горе завршуваат со назапчен венец (како во Месопотамија). Тие се во повеќе редови (концентрично го обиколувале градот) и нивната висина се намалува кон периферијата на градот. Меѓу ѕидовите се оставени растојанија од кои едно е полно со вода. На растојание од 50-60м од ѕидовите биле градени куќи. Во Римското царство дотогаш утврдувањето било со ѕидини што се развивале по прави линии што произлегувало од формата на градовите (римскиот каструм). Ѕидините на византиските градови ја следат конфигурацијата на теренот и на населбата и даваат неправилна форма (по примерот на хетитско-асирските и вавилонските утврдувања). И другите градови биле утврдувани на овој начин. Во 395 година, пред крајот на своето владеење царот Теодосиј ја означил поделбата на Римското царство на Источно и Западно. За управување на Источното римско царство го поставува својот постар син Аркадиј, додека неговиот помал син Хонориј го назначил да го управува Западното Римско цорство. Како такво, западното царство постоело уште 100 години - до 493 година кога Италија потпаѓа под власта на Готите што означува негов крај.
Од овој период значаен  настан е стапувањето на  императорот Лав Први на престолот, на која присуствувал Цариградскиот патријарх. Од тоа време инаугурацијата станува исклучиво црковен чин.

## Втор период (од крајот на 5 век до почетокот на 7 век) - Обновата на робовладетелскиот систем

Ова е значаен период од византиската историја поради случувањето на голем број настани во културното творештво. Се воспоставува мир во државата затоа што опасноста од север од готските напади е се помала поради нивниот поголем интерес кон западна Европа, а на Персија и биле отстапени некои територии и бил склучен договор за ненапаѓање што било од големо значење затоа што низ Персија воделе значајни трговски патишта.
Во овој период е владеењето на големиот импертор Јустинијан (527-565 година), кој успева да воспостави мир во државата кој ќе трае околу еден век. Тој бил Илир по потекло и во своја чест го изградил градот Јустинијана Прима кој денес е лоциран во околината на Скопје или Ниш (не е точно утврдено). Јустинијан бил добро образован и ја носел идејата за повторно обединување на Римското царство, а самиот се нарекувал римски император. Позади него стоеле многу силни личности кои тој ги имал поставено на раководни функции во разни сектори војска, законодавство итн. Меѓу нив е и неговата жена Теодора, по потекло од Сирија. За времето на неговото владеење ги повратил териториите од Западното Римско царство. Со силната војска на војсководецот Демираз ја освоил Италија, делови од Шпанија и северна Африка, Балканскиот Полуостров и сите острови во Средоземното Море. Освојувањата од друга страна носеле немири внатре во државата, затоа што покренувањето на големите војски чинело многу пари кои Јустинијан ги земал преку даноците. Затоа, тој превземал мерки и закони со што директно ги погодил и демите (граѓанско-политички организации кои владееле во Цариград). Со своите мерки Јустинијан ги погодил и двете политички струи со што ги свртил против себе. Тие се обединиле и го предводеле народот во 532 година во востанието Ника, наречено по извиците ника - грчки: победа. Благодарение на војсководецот Демираз и неговата жена Теодора востанието е крваво задушено, а позицијата на Јустинијан уште повеќе зајакнала.
По завршувањето на востанието градот бил разрушен, а црквите кој ги изградил царот Константин биле уништени. Јустинијан целосно го обновил Цариград, но и самиот тој изградил многу објекти. Најубавите дела на византиската архитектура се изградени во негово време. Изградени се голем број цркви затоа што тој бил голем поборник за христијанството и можеби последниот поглавар со толкава моќ. Тој ја завршува борбата со паганството со затворањето на паганската академија во Атина.
Во овој период е обновен аквадуктот Му'алак Кемер (сегашно турско име) кој поминува во јадрото на Цариград и е составен од дворедна лачна конструкција и две големи цистерни денес со турски називи Јере-Батан серај и Бин-бир дирек (турски: 1001 столб) во кои се складирала вода за во случај на опсада да го опслужи градот со вода. Тоа е

една од причините што Турците подолго време не можеле да го освојат Цариград. Цистерните не се само инфраструктурни објекти, тие биле извонредно декорирани, изведени со сводови и се стекнува впечаток како да се работи за базилики откаде што го добиваат името подземни базилики. Цистерните биле полни со вода скоро до горе што може да се види од остатоците по ѕидовите.
Од овој период значајни се повеќе објекти:





Црквата Св.Софија во Солун          Црквата Св.Димитрие во Солун

<u>Црквата Св.Софија во Солун</u> која ги навестува новите тенденции во архитектурата, односно појавата на купола. Таа е решена во облик на збиен впишан крст во чиј пресек на краците е оформена купола која е доста плитка и се носи на пандантифи.
<u>Црквата Св.Димитрие во Солун</u> (5 век) е изградена по западно влијание како петобродна базилика "со повлечен трансепт". Главниот брод е на три спрата, а истото се случува и со галеријата. Столбовите се лачно поврзани. Хоризонталата на објектот е истакната, односно при влегување на верникот во овој простор има тенденција кон гледање напред. Источното влијание се гледа во просторната пластика на објектот (влијание од Мала Азија и Сирија). Источната традиција се занимава со оптичкиот феномен кој се остварува со куполата со кој погледот се крева нагоре - кон Бога. Во овој објект тоа не е случај, но Јустинијан овој феномен понатаму ќе го форсира и ќе стане главен белег на византиската архитектура.





<u>Св.Сергеј и Вакх во Цариград</u> (изградена 530 година). Црквениот простор е решен како квадрат со впишан октогон покриен со купола. Значајно е тоа што куполата е добиена со примена на два елементи наизменично и тоа со полуцилиндрични сводови и полукалоти. Околу октогонот што го зафаќа централниот подкуполен простор оди бочен кораб кој е двоспратен во вид на приземје и галерија, а е одвоен со низ од столбови. Надворешноста е едноставно малтерисана, додека сјајот и раскошот се во внатрешноста која е богато декорирана со мермер и мозиаци.





Црквата Св.Ирена во Цариград е изведена на темелите на старата истоимена црква од времето на царот Константин. Таа е трободна базилика со силно нагласен централен брод, кој е толку голем што бочните бродови изгледаат како да се потпорни ѕидови на снажната купола. На запад се наоѓа нартексот. Оваа црква во текот на своето постоење е неколку пати рушена, последната реконструкција е во 740 година.

ЦРКВАТА СВЕТА СОФИЈА ВО ЦАРИГРАД





Царот Јустинијан не се задоволил со објектите што ги изградил и обновил. Тој сакал да изгради објект во кој што тој ќе може да комуницира со Бога. Храмот што тој го замислил требал да ги надмине сите дотогашни градби и да биде највеличествениот христијански храм воопшто. За да ја оствари таа идеја тој ги повикал најдобрите неимари од тоа време Анатемие од Трал и Исидор од Милет (Мала Азија). Црквата е посветена на Св.Премудрост - Св.Софија. Таа е подигната на местото на старата црква Св.Софија која изгорела во востанието Ника. Овој храм е изграден за само 5 години и тоа од 532-537 година. На неговата изградба работеле 10.000 работници со извонредна организација на градењето. Решението на основата изникнува од базиликалното решение на црквата Св.Сергеј и Вакх. Ако подетално се разгледа целиот архитектонски склоп претставува чудо од смелост и стабилност, логика и наука. Во основа објектот е речиси квадрат 77м/72м и претставува трободна базилика. Постои еден централен и два бочни двоспратни кораби. На источната страна се развива силна апсида, а на западната страна нартекс кој е исто двоспратно решен. Грандиозноста на овој објект се гледа во неговото покривање т.е. во изведбата на куполите. Главната купола која се развива над централниот кораб ја носат од источната и западната страна две полукуполи, а од северната и јужната страна се носи на дебели, снажни лаци. Ѕидовите под овие силни лаци се олеснети. Но, поради силните коси потисоци на големата купола, кои не се неутрализирани, се јавуваат четири столбци под куполата засилени со еден силен попречен, потпорен ѕид. Неутрализирањето на бочните потисоци е постигнато со надвишени крстасти сводови. Надвишениот крстаст свод претставува конструктивен склоп добиен со пресек на два цилиндрични свода и има елипсоиден пресек кој е

подложен на обрушување, затоа се исправа до полукружен пресек за да бидат помали оптоварувањата. Полукалотите се носат со уште две полукалоти во аглите од источната и западната страна. Бочните бродови се засведени со надворешни крстасти сводови, а тоа се случува и на приземјето и на спратот. Поради тоа што бочните бродови се развиваат со приземје и галерија, а централниот брод се издига нагоре, двата ѕида на централниот брод не се доволни да ја носат куполата, па од надворешна страна на ѕидовите се јавуваат силни контрафори - потпорни ѕидови. Од конструктивен аспект гледано овој објект има неколку врвни достигнувања:
- се потпира на само осум точки
- создаден е единствен внатрешен простор, погледот на набљудувачот едноставно лизга по усклдената низа од меѓусебно поврзани сводни површини, без притоа да наиде на мртви агли, а уште од самиот влез на објектот се гледа темето на куполата.
Самата купола е изведена од 40 радијално поставени ребра, кои се сочинети од сегменти кои навлегуваат еден во друг. Меѓу ребрата е ставена исполна од порозна тула, која била донесена од Родос. Куполата нема тамбур и е изведена со прозорски отвори што се создадени од контрафорите на ребрата. Дијаметарот на куполата е 31м, а висината порано била многу мала, затоа брзо по изградбата се срушила. Куполата што денес постои во 562 година ја изградил Исидор Младиот од Милет, внук на Исидор од Милет кој бил еден од двајцата главни градители на црквата. Тој ја подигнал и нејзината висина денес е 16м т.е. висината од подот до-темето на куполата е 55м. Во 957 година паднала западната полукалота со западниот лак, а за нејзино реконструирање бил повикан ерменскиот архитект Тиридит.



Внатрешноста - обложувањето на ѕидовите било со разнобојни мермери (темно црвен, жолт, бел, зелен) донесени од Крит, Мала Азија, Египет, Сирија. Столбовите се од мермер, а нивните капители се изработени со ажуриран релјеф. Ажурната техника претставува длабење на материјалот, создавање на отвори во вид на чипка, што имало за цел да го дематеријализира материјалот. Со ваква изработка добиваме впечаток дека се работи за лесен материјал. Останатите површини и сводовите биле обложени со мозаици кои денес не се видливи затоа што по освојувањето на Византија, Турците сите цркви ги претвориле во џамии, а мозаиците ги премачкале со малтер врз кој била цртана исламска орнаментка. Денес може да се видат само мозаиците во апсидата. За иконостасот дознаваме само од записи. Тој бил изработен од сребро, злато и скапоцени камења. Од малите прозорски отвори на куполата и од отворите на галеријата продираат сончевите зраци и така се добива прекрасна игра на светло и сенка, која кога не биле покриени мозаиците била уште повеличенствена. Надворешна обработка на фасадата е скромна - само со малтер (како и сите објекти од тоа време).
Денес Св. Софија е музеј. Но со црквата Аја Софија не се исцрпени сите архитектонски типови од овој период. Црквата Св.Апостоли во Цариград е дело на истите градители Антемие и Исидор. Таа е урната во 1453 година од Турците. Од оваа црква денес нема остатоци, а за нејзиниот изглед дознаваме од записи. Таа имала форма на слободен крст, а тоа што не било дотогаш случај е тоа што црквата имала пет куполи, кои лежеле над краците на крстот и над нивниот пресек. По нејзин пример се изградени црквата Св.Марко во Венеција и романската катедрала St.Front во Perigeux.
Јустинијан успева за релативно кратко време да го обедини целото Римско царство т.е. да завладее со целото Средоземие и да стане цар на целиот христијански народ во тоа време.

## АРХИТЕКТУРАТА ВО РАВЕНА

Во 404 година центарот на Западното Римското царство се преселува во Равена. Во 539 година со освојувањата на Јустинијан, Равена влегува во границите на Византија. Таму подоцна ќе ги сретнеме најубавите примероци на мозаици, кои останале зачувани поради изолираноста на Равена во времето на иконоборството. За многу од настаните што се случувале во Цариград дознаваме токму од мозаиците во Равена. Објектите што се тука изградени во периодот од крајот на 5 век и почетокот на 6 век се под византиско влијание и под влијание на ориентот, затоа тие биле завршувани куполно. Во тоа време ќе се градат: крстилници, гробни цркви, базилики итн.





Гробната црква **Galla Placidia** во Равена ја подигнала Пласидија, жена на аристократ, во чест на нејзиниот сопруг, а подоцна и таа била погребана во неа. Во основа е слободен крст. На пресекот на краците на крстот се формира плитка купола носена на недоволно одредени пандантифи. Краците на крстот се покриени со полуцилиндрични сводови. Куполата однадвор не е согледлива, пластиката е сосема едноставна така што делува како да се работи за квадратна купола на пресекот на два крака. Фасадата е изведена од тула, расчленета со аркаден низ, едноставни венци со исфрлање на некои слоеви тула. Полуцилиндричните сводови се затворени однадвор со двоводни кровови, а централната купола како квадратна кула. За разлика од надворешноста, внатрешноста пленува со изработка на мозаици. Мозаикот на куполата е во темно модра боја, која го симболизира небото. На останатите страни се прикажани сцени од христијанската религија. Другите површини од сводните партии се орнаментирани со геометриски шари кои многу наликуваат на источњачките орнаменти.



Баптистериумот **San Giovanni in Fonte** во Равена е решен во облик на октогон со по една полукружна ниша во секоја од четирите закосени страни. Нејзината внатрешност импресионира со мозаици. На куполата е претставено Христовото крштевање кое треба да асоцира на чинот кој се одвива доле во во писцината. Во средината на баптистериумот се наоѓа осмоаголна писцина изведена од бел мермер. Однадвор црквата е скромна - се гледа тулата, ѕидаријата е сосема едноставна.





Ариевскиот баптистериум во Равена е градба од почетокот на 6 век, многу слична на претходната, со таа разлика што од сите страни освен апсидалната, централниот дел бил опфатен со еден голем октогонален брод.



Црквата Сан Витале во Равена претставува усовршување на идејата на црквата Св.Сергеј и Вакх, која била октогон впишан во квадрат, а тука се работи за октагон впишан во октагон. Постои централен брод обиколен со бочен брод. На секоја страна од октогонот се развиваат полукалоти т.е. куполата е потфатена од седум полукалоти и еден крстаст свод од источната страна. Однадвор е сосема едноставна - само малтерисана, разделена со пиластри. Октагонот е читлив од надворешната страна. Бочниот брод едноспратен, а куполата е затворена со кровна партија - октогонално. Во внатрешноста е користен мермер во разни бои односно вметнувани се парчиња од мермер во мермерни плочи со друга боја. Капителите и импост-капителите се извонредно изработени во ажурна техника, а секогаш содржат христијански ознаки, како и мозаици во горните партии.

Најдобро сочуван е мозаикот во травејот кој води кон апсидата. Во апсидата е претставен Исус Христос, како цар над царевите во седечка положба. Парапетните плочи се извонредно изработени во ажурна техника. На нив е претставен преплет на растителни мотиви, како и крстот - симболот на христијанството. Во другите мозаици е прикажан Јустинијан, кој се поистоветува со Христос и неговото божјо обележје е прикажано со ореолот. Тој е во центарот на композицијата, што значи дека е во центарот на светот. Третманот на човечката фигура е свртен кон ликот кој носи индивидуални црти, додека останатиот дел од телото е сосема едноставно решен. Ликот е секогаш претставен со крупни очи, издолжени носеви и тенки усни со тенденција за благо сенчање на ликот. Драперијата има антички третман, таа виси како на закачалка не оцртувајќи ништо што има под нејзе. Перспективата во ова време не е уште позната. Човечките фигури се прикажани како да лебдат. На другиот мозаик е прикажана царицата Теодора која е единствена женска личност претставена во црквата, а била поистоветувана со божица. И кај нејзе го забележуваме ореолот. Околу неа се претставени нејзините дворјанки, на која што претстава јасно е изразено непознавањето на перспективата. Архитектурата во композицијата не сака да објасни никаков конкретен ентериер, туку да ја потенцира божественоста на царицата Теодора. Ореолот е изведен од златни камчиња, како и круната и нејзиниот накит. Тоа е накнадно изведено со уфрлање на полудраги камења.

Просторната композиција на градбите во Цариград од овој период, како и на тие во Равена е директен резултат на внатрешниот склоп, чие пропорционирање доаѓа од очигледно користење на аритметички и геометриски размери. Динамиката на масите се постигнува со куполите, кои се претежно без тамбур или со лажен тамбур однадвор и со пластиката на крововите и апсидите, кои се тространи или петострани. Фасадите се сосем мирни и едноставни, оживеана со плитки, слепи аркади што одговараат на внатрешните лаци и сводови. Во внатрешноста на градбите раздвиженоста на масите е многу побогата, а тоа е постигнато со цели низи од понекогаш и двоспратни аркади меѓу слободните столбови. Покрај тоа ѕидовите со венци се поделени и во хоризонтални полиња. Прозорите се распоредени во поголеми групи на фасадите и имаат обично полукружен облик. Во најголем број случаи тие се едноставни, без никакви рамки, затворени со камени транзени со густо избушени отвори. На порталите не се посветувало големо внимание. Нивниот правоаголен отвор е врамен со тенка

профилирана рамка или плитко скулптурирана рамка, а над него се наоѓа уште еден недоволно развиен венец. Исклучок се порталите на Аја Софија, кои ги има 9, а се побогато обработени. Релјефната декорација ја среќаваме на внатрешните фризови, на рамките на порталите и на парапетните плочи.

## Трет период (од почетокот на 7 век до средина на 9 век/ - Ослабување на државата и општествени немири

Во 717 година на власт во Византија доаѓа Исауриската династија. Државата била изложена на постојани напади од Арапите од југ и од Словените од север. Во големите превирања византискиог император многу лесно бил симнат од власт, а неговото место го земал Леон I Исаурие (Лав Исаурие) по потекло од областа Исаурија од Мала Азија. Тој ги одбил нападите на арапските племиња, но ја ослабнал позицијата на црквата, воведувајќи реформи со кои одземал манастирски имоти и ја делел на воено способните луѓе. Од времето на Леон Исаурие започнува процесот на иконоборството.

## Иконоборство (иконоклазам)

Леон Исаурие издал неколку декрети што битно ќе ги изменат културните настани во Византија.Со декретите започнува еден процес кој во историјата е познат како иконоборство - уништување на икони (од почетокот на 8 век, поточно 725 година). Овој период е означен со страховито унииштување на најубавите икони и мозаици не само од времето на Јустинијан, туку и од пред тоа. Императорскиот престол согледал дека црквата е место од каде што може да се црпат материјални средства (многу скапоцени икони кои во тоа време се сметало дека настанале сами од себе - од Бога, предмети изработени од злато и бесценети камења што ги оставале луѓето), а од друга страна моќта на црквата истовремено претставувала опасност за позицијата на императорот. Така тој повлекувајќи ги неколкуте елементи за забрана на претставување на светите лица донесена уште на Елвирскиот собор во 306 година, задава удар на црквата, сакајќи да ја уништи. Императорот прогласил дека црквата почна да употребува нешто што било карактеристично за паганскиот период, а е забрането (прикажувањето свети лица). Ова претставува основна причина што доведува до иконоборството - уништување на иконите, кое траело околу 150 години. Местата каде што биле мозаиците биле препокриени или врз нив биле изработувани нови мозаици со ист квалитет, но со потполно нова тема, која сега е апстрактна. Таа претставува симболично претставување на Бога и тоа најчесто со претстава на крстот. Ваквото симболично сликарство нам ние е познато уште од ранохристијанскиот период. Источното влијание ќе биде искажано со тоа што таквите мотиви се врамуваат со исламска орнаментика. Целокупната декорација во исламот се сведува на растителни и геометриски мотиви, а понекогаш и арапското писмо. Со комбинирање на сите овие елементи настанува и најкарактеристичниот исламски мотив таканаречената арабеска. Тоа е мотив кој што се шири во сите правци без посебен ред и не е подреден на симетричност. Главната разлика меѓу исламската источна уметност и уметноста во времето на иконоборството е таа што тука е нагласена симетричноста во претставата на орнаментиката со која биле врамувани композициите. Покрај симболичните мотиви во овој период ќе се воведат и историски теми т.е. сликарството добива империјален карактер. Тоа значи дека ќе се велича значењето на царот и неговото семејство. Само царот имал право да носи пурпурна наметка, бидејќи како што се проповедало, тој е божји син и тој ја носи црковната власт. Црвената боја е императорска боја (декретите ги потпишувал со црвена боја и сл). Кога на икона или фреска е претставена личност во црвена боја значи дека се работи за императорот. Употребата на златно-жолтата боја во византиската уметност не го менува значењето, а води потекло уште од египетската уметност и го означува Сонцето. Зелената боја не е толку употребувана затоа што многу ја сретнуваме во природата, па затоа ја сметале за нечиста боја, а во терминологијата на византиската уметност фигурира како ѓубре. Црната боја (со нијансирање до светло сива) е вечна боја и го означува божјиот свет - космосот, небото. Поради тоа што таа е најмалку опиплива на овој свет е означена како небесна боја. Со ваквото канонизирање потполно се ограничува секаква можност за креативност. Во овој период ќе се отпочне со пишување на книги-прирачници, според кои уметниците ќе ги отсликуваат црквите. Таквите прирачници се наречени ермении. Сочувани ермении од 9 и 10 век нема, а најстарата сочувана датира од 16 век, меѓутоа точно се знае дека тие се препишувани. Ваквата композиција се поставува и во архитектурата. Црквата треба да претставува божје царство т.е. микрокосмос кој што Бог го гледа одозгора, а неговата форма е кубус. Аналогно на тоа основата на црквата е во вид на куб т.е. има форма на впишан крст (развиен или неразвиен). Краците нема

повеќе да излегуваат од просторот. Одозгора редовно се појавува купола - небесен свод за да може да се гледа Господ Бог од таму. Во периодот на иконоборството поради познатите услови смалена е и архитектонската продукција. За цивилната архитектура од овој период има малку материјални остатоци. Сепак е сочуван еден мал дел од палатата Калка во Равена, погрешно нарекувана Теодорихова палата, која што ја подигнал некој византиски гувернер во почетокот на 8 век. Целата градба е во тула, освен столбовите во долните бифорални отвори, како и оние што се исфрлени на конзолната плоча, што ги потфаќаат слепите аркади на фасадата, кои се исклесани во камен.
Од овој период познати ни се малку цркви. Тоа се црквите:
Црквата Св.Андреја од Кризис (7 век) во Цариград по доаѓањето на Турците е претворена во Коџа Мустафа-пашина џамија. Таа има купола со низок тамбур, на аглите потфатена на пандантифи, а од страните со полукалоти изработени над некој вид бочни бродови. Травејот од западната страна пред куполата е многу понизок од олтарскиот простор. Реставрирана е во 9 век.
Црквата на Богородично Успение во Никеја е во вид на комбиниран збиен крст со базилика со ниска купола. Потсеќа на многу цркви од малоазиската школа.

Просторниот распоред на градбите од овој период делува збиено и масивно. Се чувствува тенденција од една страна за имитирање на градбите од претходната епоха, но од друга страна и се внесуваат некои нови источни влијанија. Пластичната декорација на градбите е помалку строга, послободна, но помалку вешто работена отколку во претходната епоха. Инспирацијата доаѓа од влијанија од Сирија и Мала Азија. Внатрешната декорација на црквите од овој период е различна од оние од 5 и 6 век. Мотивите се различни од порано. Тоа се мотиви од стариот и новиот завет комбинирани со александриски, сириски, па и исламски влијанија: пејсажи со дрва, ѕверови и птици, врамени со лозници.

### Четврти период (од средина на 9 век до почетокот на 13 век) - Период на соработка меѓу царскиот двор и црквата

На престолот во овој период стапува македонската династија од кои најзначајни се Василиј I и Василиј II. Тие владеат се до 12 век. Василиј I изградил многу градби. Во своја чест ја подигнал палатата Кенургион, а изградил 43 цркви.
Црквата Неа Мона на островот Хиос (1050 година) е најзначајна од овој период, но за жал таа не е сочувана. Тоа е градба со основа во вид на впишан крст, но со пет куполи. Новина е тоа што четирите споредни куполи не се над краците на крстот, туку над просториите во аглите меѓу краците на крстот, така што централната купола е пологично потфатена, а целиот конструктивен склоп добива позрел облик. Постојат многу записи за тоа како таа изгледала - била фантастично украсена со мозаици изработени во камен.
Црквата во манастирот Св.Пантелејмон во Нерези кај Скопје (1164 година) е конципирана исто како и црквата Неа Мона, само во смалена големина. Таа е единствена сочувана византиска градба од овој период на нашата територија.
Црквата Св.Лука во Фокида - во изградбата на овој комплекс се покажува тенденција на собирање на повеќе цркви една кон друга. Така се сретнуваме со 4 цркви кои се наслонуваат една до друга. Јужната црква е постара (од 11 век) и има концепција на впишан крст со централна купола. Новина е тоа што во предапсидалниот простор се појавува додатен простор, правоаголно или квадратно поле, покриено со купола. Ѕидаријата добива декоративен карактер со извонредна дисциплина во редењето на каменот и тулата со уфрлање на крстасти лончиња - кои служат за проветрување на ѕидовите и спречување на кондензација, но служат и како декоративен елемент.



Црквата на манастирот Св.Ватопед на Света Гора се состои од три цркви - трикохонално решение. Средната црква е подигната кон крајот на 10 век и има облик на впишан крст комбиниран со триконхално решение. Северната црква е подоцна доѕидана и е во облик на впишан крст, а јужната црква, исто така подоцна доѕидана е триконхален тип. Интересно е тоа што овие цркви се малтерисани, некои од нив со црвена жарка боја што укажува на царската задужбина. Тие се извонредно декорирани со нагласени венци, назабени со назабени ниши.





Црквата Св.Марко во Венеција (830-836 година, но во денешен облик е од 12 век) претставува најубав пример за тоа како изгледала црквата Св.Апостоли во Цариград која служи како пример за црквите кои се изградени во 12 век и кои се нарекуваат апостолски. Таа е симбол на плоштадот Св.Марко и е мошне необична. Во концепцијата на основата и изведбата на внатрешноста е типично византиска градба додека во нејзината надворешност има многу повеќе белези од западната архитектура од ова време и од подоцнежните епохи затоа што како што се развивал градот Венеција, така се јавувале разни донатори - мецени така што црквата е доработувана дури и во времето на ренесансата и барокот.
Јадрото се смета за оригинален елемент, а по пожарот во 11 век црквата е обновувана и на неа биле додавани доградби. Таа спаѓа во новиот тип на изведба на петкуполни цркви и тоа четири куполи на краците на крстот и една централна купола. Интересна е завршницата на куполите, односно врз структурата од тула или кршен камен е поставувана дрвена решеткаста конструкција која ги надвишува конструктивните елементи така што се јавува воздушен простор меѓу конструкцијата и декоративната облога. На решетките се коваат летви, а на нив биле поставувани позлатени плочки. Куполите се доста високи и бидејќи биле блескави им служеле на морепловците за ориентација. Во изградбата на црквата Св.Марко учествувале најдобрите градители од Византија. Внатрешноста на црквата многу наликувала на црквата Св.Софија, но Византија не само што имала уметничко влијание, туку и поради добрата соработка им подарила градежни материјали. Така капителите на столбовите се изработени во Византија, а се донесени само за вградување. Иконостасот денес не е оригиналниот, бидејќи тој изгорел во пожарот во 11 век. Тој бил изработен по византиски карактер од злато, сребро и драги камења. Облогата на ѕидните површини е со мозаик кој е карактеристичен по својата позлата. Тука се среќаваме со спој на две култури, од едната страна источното влијание, а од друга западната традиција. Мозаичните фигури се помали од византиските, не се подинечни и статични, туку се среќаваме со цели групи кои се актери во поединечни приказни. Тие се активни и на начинот на кој паѓа драперијата ни укажува на силната традиција на антиката. Во мозаикот доминира позадината. Освен византиското влијание присутни се и други источни влијанија (сириското, маварското и др.) што се гледа во тенденцијата за поголема декоративност меѓу завиените лаци и други елементи.
Општите карактеристики на целото сликарство што во ова време ќе се појави ги отчитуваме од манастирските цркви во околината на Атина. Најубава е манастирската црква во Дафни која е подигната на остатоците на римскиот храм на Јупитер. Во нејзиниот нартекс доминираат антички елементи и столбови со извонредни коринтски капители, но внатрешноста е чисто византиска и за жал има мал број зачувани мозаици, но сепак доволно за да може да се зборува за уметноста во овој период.

Просторната композиција на градбите од овој период е пожива и подинамична, а тие и понатаму остануваат добро пропорционирани. Динамиката на масите се постигнува со високите куполи, тространите апсиди и крововите, кои одговараат на крстообразното решение. Фасадите исто како и просторниот распоред се резултат на самата конструкција на градбата. Се јавуваат слепи аркади, всечени со еден или два жлеба во ѕидот. Тамбурите на куполите се оживеани со колонети изработени на секој агол. Полихромијата на градбите од овој период е уште една карактеристика. Така црквите на Света Гора биле првобитно целосно малтерисани и обоени во пурпурна боја, која во однос на зеленилото во околината создава необичен контраст.

Фресекосликарство

Според византиските канони во куполата доминира Исус Христос или светлото на куполата (ја симболизира божјата светлост) кој е претставен до под градите и со раката благословува. Анализирајќи го неговото лице ја согледуваме силно изразената тенденција за сенчење на ликот. Лицето делува како лице што е живо, а од позицијата на неговите очи се гледа дека има тенденција да се создаде лик, односно портрет на Исус. Ткаенината паѓа на едно корпулентно тело. Во тој период владее емоција што произлегува и од градбата на неговото тело - сета тага и болка (неговото распнување на крстот). Така во овој период тој не е прикажан како учител, туку како Исус спасител, свесен за својата жртва.
Овие карактеристики не се важечки само за претставите на Исус, туку се појавуваат и во композициите од настаните во неговиот живот. Најпозната композиција е неговото распетие, каде што се појавува и Богородица и други жени кои ќе го испратат до крстот и ќе го оплакаат. Класицизмот не е искажан во физичкиот аспект кон телото и лицето, туку во емоционална смисла. Женските фигури се достоинствени, воздржани и со воздржани движења на рацете, преку кои ја искажуваат својата болка.
Од применетата уметност се среќаваме со разни литургиски предмети изработени од слонова коска или дрво, книги со цврсти кожни повези украсувани со скапоцени камења. Илуминации се цртежи врзани за црковните книги.

## Петти период (од почетокот на 13 век до средината 15 век) - Период на феудална расцепканост на државите

Почетокот на 13 век е означен со Крстоносните војни, кои западноевропските кралеви ги воделе со Арабјаните за да го заземат Ерусалим, кој го загубила Византија. Една од главните цели била освојување на гробот на Исус. Во војните Ерусалим е освоен и се формирани неколку латински државички на територија на Блискиот исток и Мала Азија. Четвртата крстоносна војна завршува спротивно од она што се очекувало, односно крстоносците го освоиле Цариград. Во овој период од 60 години Цариград станува престолнина на Латинското царство кое е на територија на денешна Грција и мал дел од Мала Азија. Во овој период Цариград е многу повеќе опустошен отколку подоцна од Турците. Остатоците од касноантичкиот период и од времето на Јустинијан ќе бидат уништени. Скапоцените предмети, икони, скулптури ќе бидат ограбени и однесени на запад. На тој начин уметноста се пренесува во Европа во која во тоа време созреваат феудалните односи и доаѓа до создавање на граѓанска класа, која својата моќ сака да ја покаже преку уметносто и архитектурата. Така оваа уметност претставува подлога за развој на ренесансата во западна Европа. Во средината и крајот на 12 век Византија собира сила и ги враќа назад загубените територии, но веќе ја нема поранешната моќ. Периодот од 12-14 век е период на гаснење на византиската држава на економски и политички план, но во областа на уметностите таа е во континуиран развој. Таа на културно поле е сеуште моќна да продуцира - тоа е период на ренесанса во уметноста наречена палеолошка ренесанса или палеолошки хуманизам по династијата Палеолози која била на власт во овој период. Во ова време имаме зреење на феудалните односи под влијание на фападот кога доаѓа до отцепување на поедини феудалци низ целата територија на Византија. Со нивното јакнење како поединци тие имаат потреба да ја искажат својата самостојност. Се поврзуваат со црквта и ќе се појават како донатори на манастирски цркви градени на нивните имоти. Тоа се мали цркви по димензија со основа впишан крст. Овие цркви се по примерот на грчката школа која се развива воглавно на Пелопонез, а центарот е во Солун каде што се наоѓа најубавиот пример црквата Св.Апостоли. Таа е еднокуполна со впишан крст во основата, која е обиколена со нартекс во чии агли се поставени уште четири куполи - така што станува петокуполна на свој својствен начин.
Бидејќи овие цркви се мали по димензии имаат тенденција да се извишуваат. Карактеристика на надворешноста е нартексот кој оди кружно околу основата, тамбурите стануваат самострани, источната фасада е поразиграна, а главната апсида наместо тристрана станува петострана, седмострана. Прозорските отвори се мошне развиени на источната страна и се со големи димензии што овозможува доста светло во најсветиот дел - олтарскиот простор. Декорацијата е најчесто со крстовидни лончиња, а се среќаваме и со разни фрески добиени од начинот на сложување на тулите и може да бидат разни меандри, шари во вид на рибина коска и шаховски полиња. Венците на објектот посебно се нагласуваат бидејќи објектите немаат стреа, односно завршуваат директно со покривна керамида. За водата да не тече по фасадата се јавува потреба од појака стреа изведена во вид на венец од косо поставена тула во повеќе слоја чии агли се истакнати и на тој начин се добива скок од фасадата.
За тоа како се развива уметноста во внатрешноста извонреден пример претставува

црквата Кора (денешна Кари џамија). Таа е мала црква подигната врз остатоците на една црква од времето на императоротот Теодосиј II. Во неа се среќаваме со единствени и најубави мозаици од ова време. На запад е нартексот над чии порти се среќаваме со извонредни мозаици. Фигурите се раздвижени, контактираат меѓу себе и имаат помали димензии со што се остава простор за композиција со многу фигури - учесници во старозаветните настани. Симболиката е присутна, Исус е прикажан со сите атрибути, но пред се како човек.
Во 1453 година султанот Мехмед II Освојувач ги предводел Турците во освојувањето на Цариград, со што е означен крајот на Византија. Во ова време високата класа бега кон Рим, а со тоа и уметноста се сели кон западна Европа, каде што на богато економско тло уметниците ќе ја распламтат ренесансата во Фиренца.

Распоредување и поставеност на фреските на ѕидовите на византиска црква:
На сводот секогаш е претставен Христос Пантократор. Насликан е до под градите, како благословува. Во просторот меѓу прозорците на тамбурот се претставени светите пророци - дванаесетте апостоли, исусовите ученици (доколку станува збор за дванаестостран тамбур). На пандантифите (или тромпите во преодот кон куполата се претставени најзначајните епизоди од животот на Исус Христос. На ѕидот во зона од доле нагоре се поставуваат парапетни плочи кои во постарите епохи биле мермерни, а подоцна во шара која што требала да имитира мермер. Над парапетните плочи во делот кој ја надминува нашата височина се претставуваат светите воини (личности кои се бореле за придобивките на христијанството) или некои светци кои се претставени во природна величина. Тие се тука симболично поставени како стражари кои го чуваат и одржуваат верувањето во христијанството. Во втората зона е раскажан животот на Исус Христос и на Богородица. Овој расказ може да се јави во две зони. На северната страна е прикажано симнувањето на Исус од крстот и неговата мајка како го оплакува. На западната страна над вратата може да се појават две композиции многу богато претставени. На едната е претставено раѓањето на Богородица, а на другата смртта на Богородица и нејзиното воскреснување. Од 13 век па наваму со оваа порта од левата и десната страна се појавуваат и фигурите на ктиторите - донаторите во изградбата на црквата. Во последната зона се појавуваат композиции на кои се претставени светите празници.

## МОЗАИК
(4,5,6 век)

Сумерците во 3 век п.н.е. користат ситни парченца обоен материјал вграден во гипсан малтер за разубавување на архитектонските површини. Усвоена е техника на слика со ситни елементи, усвоена е нарацијата но суштината е друга, ова е физичка и духовна интерпретација на новото време. Внатрешната обработка треба да биде раскошна. Мозаикот комплетно се пренесува од подот на ѕидот, каде е изработен од стакло (скап материјал) но финансиите ги давале императорите. Овој материјал технички се произведувал прво низ течна фаза, состојба каде се уфрлаат бои, потоа така обоено ова се лиело во големи плочи, а пота се сечело во, ситни коцки. Биле разнобојни па дури и златни каде златната не е на површината поради ограбување. Така најпрво се лие безбојна плоча, потоа врз неа златна фолија па повторно безбојно стакло. Утиснувањето е во влажна подлога, а за да биде цело време влажна прво се црта на платно или картон, каде коцките се ставаат со лепак, а потоа по сегменти се нанесуваат на влажниот ѕид, значи композицијата е огледална. Тоа бил органски лепак кој после се измива со вода. Мозаикот се користи за негација на материјалното. Се обложуваат ѕидовите за да се сокрие масивната конструкција со тоа што светлината се одбива од малите парченца стакло и се создава дифузна светлина која боженствено го исполнува просторот.

Скапи техники :

ИНТАРЗИЈА : Вметнување на разнобојни дрвени парчиња во дрво со што се добиваат орнаменти и слики.
ИНКРУСТАЦИЈА : Орнаментално обложување на внатрешните и надворешните ѕидови со разнобојни камени и мермерни плочки.

## ИКОНИ

Иконите се изработувале на парче дрво кое најпрво се премачкувало со премази за да се заштити (импрегнира), а потоа на него била сликана композицијата со маслени бои.

## ФРЕСКИ

Фреско сликарството е посебна техника на сликање на ѕидни површини. Може да биде изведено на два начина: АЛ-СЕКО и АЛ-ФРЕСКО.
АЛ-ФРЕСКО е мокра техника. Тоа значи дека ѕидот се малтерисува онолку колку што би можело да се наслика пред да се исуши малтерот. Тоа значи дека на влажен малтер се нанесува пигмент (боја) и се остава да се исуши, при што бојата хемиски се врзува за малтерот и навлегува во него, со што се постигнува да фреската биде трајна долг период. Единствено може да биде оштетена физички или од влага и мов.
АЛ-СЕКО е сува техника. Таа се користи за надополнување или корегирање и реставрирање на веќе исушена фреска.

# СРЕДНОВЕКОВНА АРХИТЕКТУРА ВО СРБИЈА И ЗЕТА

Со засилувањето на Србите на овој дел од Балканот тие во текот на 9 век ја формираат својата држава Рашка, а подоцна со обединувањето на неколку помали држави на приморјето се формира Зета. Во 12 век Рашка заедно со Зета ќе се обединат во една држава и ќе станат заедно моќна феудална држава. Таа во текот на 13 век ќе оформи и своја сопствена црква со основање на Жичката архиепископија.

Економските врски со приморјето и влијанието на Византија придонеле да се створи еден нов тип на архитектура, поточно да се формира српаската рашка школа. На оваа школа многу ќе влијаат предроманската архитектура која ќе се развива на Зетското приморје и македонското архитектонско творештво во обласата на Преспа и Охрид.



Петровата црква во Рас

Од ова време како поважни градби можат да се споменат:

Петровата црква во Рас, која претставува комбинација на четворолист и впишан крст во круг, опфатен од трите страни со двоспратен брод. Куполата на оваа црква се носи на тромпи. Кај оваа црква јасно се гледаат од една страна источните влијанија и од друга страна предроманските западни влијанија.

Од Зањевачката црква близу Зајечар се откопани темелите кои укажуваат дека била решена во облик на тробродна базилика.

## Рашка школа

Значајни градби во самата Рашка наоѓаме дури од времето кога таа е веќе формирана како држава, пред крајот на 12 век.
За Богородичната црква во Топлица (меѓу 1168 и 1172 година) се претпоставува дека Немања ја изградил врз темелите на стара триконхална градба од почетокот на 6 век.



Св.Никола во Топлица

Црквата Св.Никола во Топлица (1168-1172 година) е градба од византиски тип на која доминира моќно, однадвор осмострано кубе, потфатено на челни и странични лаци, над силно централно квадратно постоље, а западниот травеј и троделниот олтарски простор биле пониски. Нартексот бил со две западни странични кули, мегу кои се наоѓал голем полуцилиндричен свод, кој го покривал предворјето, кое е накнадно доѕидано. Црквата е ѕидана во тула, но така што секој втор ред е вовлечен и покриен со малтер заедно со фугите кои се со иста дебелина како и тулите. Црквата ја подигнал Немања.
Слично решение наоѓаме и на Гурѓевите Столбови во Рас над Нови Пазар, само што е нешто понова градба. Кај кубето, се јавува кружен тамбур одвнатре, кај кого има колонети на козоли кои меѓусебе се потпираат на лакови. На тој начин се скратува распонот на калотата. На страните од поткуполниот простор се јавуваат два ниски издолжени вестибили. За разлика од претходната, оваа градба е градена исклучиво во камен.





Црквата <u>Св.Богородица во Студеница</u> (крајот на 12 век) е градба од типот на претходните две, но претставува нејзина најзрела форма. Западниот травеј и олтарскиот простор се издигнати на поголема висина, така што централната поткуполна маса не доминира како кај претходните. Овде за прв пат се појавува нартекс, без странични кули, подигнат под ист кров со целиот храм. Однадвор црквата е обложена со извонредно обработен полиран бел мермер, а крушкастото кубе е во тула и камен. Облогата од бел мермер укажува на некои романски влијанија.
Сите овие цркви кои беа досега наброени, а потекнуваат од последната четвртина на 12 век, постепено довеле до формирање на нов тип цркви - цркви од рашка школа.





<u>Црквата на манастирот Жича</u> (втора деценија на 12 век), седиште на новосоздадената архиепископија, претставувала пример по кој ќе бидат изградени многу градби. Олтарскиот простор, не е поделен на три дела, туку со полукружната апсида ја зазема целата ширина на наосот, страничните вестибили се претвараат во ниски трансепти, додека непосредно со првобитната припрата наидуваме на од секоја страна по една мала капела со купола. Меѓу источните ѕидови на овие капели и западните ѕидови на краците од нискиот трансепт се развиваат полукружни сводови, кои наткриваат еден вид страничен вестибил. Од западната страна нешто подоцна е додаден еден ексонартекс, кој веројатно бил двоспратен и на чиј преден дел се наоѓала кула-камбанарија. Градбата е ѕидана во тула, на светогорски начин малтерисана, и обоена со пурпурна боја, а најдени се и траги од орнаменти.




Црквата во Сопоќани (од шеесетите години на 13 век) - сите странични простории се меѓусебно споени под ист кров, така што со главниот брод однадвор формираат еден вид лажна базилика. Од западната страна е доѕидан егзонартекс со големи отвори кон внатрешноста и западна кула-камбанарија. Во втората половина на 14 век се подигнати две значајни градби, кои само по декоративната обработка може да ги поврземе со рашката школа. Тоа се:




Црквата во Дечани (меѓу 1327 и 1335 година) има облик на петобродна базилика со купола. Во основа приближно потсетува на впишан крст. Има трибродно светилиште и трброден нартекс, кои потполно се градени по романски и до негде готски принципи (ребрести сводови).
Црквата Св.Архангели кај Призрен (1343-1349 година) е во облик на потполно слободен крст, со некој тип отворен полутрем, полунартекс на западната страна. Оваа црква е градена под влијание на косовско-метохиската односно македонската школа, кои дотогаш веќе ги имаат изградено своите најзначајни градби.

Просторното решение на градбите од рашки тип е обично, едноставно и збиено, со доминантен централен дел, кој кај најстарите цркви ги зафаќа целата ширина на наосот, а подоцна тој се повеќе се збива. Фасадите се мирни и поделени на пиластри на вертикални зони. Подпрофилираните хоризонтални, односно коси венци, многу често се изработени фризови со аркадици, потфатени на конзоли, така што се меѓусебно поврзани во горниот дел на фасадата со пиластрите. Порталите припаѓаат на романскиот тип и со извесни елементи може да се поврзат со типовите од Ломбардија и Апулија. Исклучок е порталот во Градац, чии архиволти се во облик на прекршен лак-готски начин. Прозорите се со еден, два или три отвори, меѓусебно одвоени со

колонети, а поврзани со заедничка архиволта, така што поголемиот број се романски. Особено богато се решени во Студеница и Дечани. Профилацијата е цврста и припаѓа потполно на романскиот тип, со исклучок на тие во црквата Градац на кои се забележува готско влијание. Скулптуралната декорација во некои од рашките градби е многу богата. Ја среќаваме на порталите, на прозорите, посебно на источните трифори, како и на конзолите под лачниот фриз. На црквата Дечани ја среќаваме и во облик на големи самостојни полнопластични фигури, кои носени на конзоли во облик на згрчени човечки тела, завршуваат два пиластри на западната фасада. Освен на портали, прозори и иконостаси, наидуваме на скулптуралната декорација на осмостраните столбови во Дечани покриени со растителна декорација: акантусови лисја, лисја од домашни растенија и фигурална декорација: птици и ѕверови, но и човечки фигури. Декорацијата во потполност е во романски тип, со многу ретки исклучоци од готски тип. Мотивите се воглавно поврзани со Апокалипсата и други текстови од верски и профан карактер. Во технички поглед рашката скулптура е блиска до романската. Постојат траги дека таа во некои случаи била обоена. Внатрешната декорација се сведува на фрески, со кои биле покриени сите ѕидови од темето на куполата до подот. Тие се со византиско потекло. Работени се монументални композиции, што не се сретнати никаде на друго место во Европа. Се карактеризираат со воздржан реализам, особено ктиторските портрети. Има индиции дека за градење, како и за сликарство и скулптура постоеле прирачници, кои доаѓале од приморјето, што давале можност за примена на методи со геометриски и аритметички размери, служејќи се со стапка и лакт, како основни мерки, а со рамностран триаголник и златен пресек како помошни средства.

## Косовско-метохиска (српско-византиска) школа

Во текот на последната четвртина на 13 век и почетокот на 14 век, со присоединувањто на Македонија кон српската држава и со преместувањето на државниот центар од Призрен во Скопје, Србите доаѓаат во поблизок допир со византиската култура. Општествените услови, дозволиле конечно да се оформи македонска архитектонска школа. Таа оставила голем број споменици во Србија, а особено на територијата на Косово и Метохија. Тие градби се градени во исто време со тие на рашката школа. Преку градбите на оваа школа ќе се видат спротивностите со рашката школа, која била под поголемо западно влијание, додека тука се среќаваме со цркви, кои се поблиски кон византиската архитектура поради што оваа школа уште се нарекува српско-византиска. Најважните цркви од оваа школа се:



Црквата на манастирот Хиландар



Богородица Љевишка во Призрен

<u>Црквата на манастирот Хиландар</u> е од темел обновена во 1303 година и припаѓа на светогорскиот тип цркви - комбиниран впишан крст и триконхос.
<u>Богородица Љевишка во Призрен</u> е обновена од основа во 1307 година и е слична на црквата во Старо Нагоричане, но од западната страна има призидан двоспратен нартекс со отворено приземје и со висока кула-камбанарија во средина, како на рашките цркви.





Црквата на манастирот Грачаница е од темел обновена пред 1315 година е послободно работена. Таа е една од најслободно градените цркви кои припаѓаат во поширoката сфера на византиски влијанија. Тука имаме два вписани крста, еден во друг, од кои внатрешниот е силно исфрлен нагоре, така што куполата степенасто е подигната на поголема висина, а играта на масите е многу пожива и подинамична. Во 1383 година е доѕидан уште еден првобитно отворен нартекс, со двојни аркади, кои во 14 век се заѕидани.

Црквата Св. Димитрија во Пеќката патријаршија (1321-1 324 година).

Просторната композиција е извонредно жива, живописната разработка на фасадите и обработката на поедини архитектонски детаљи се во ист тип, како на македонската школа. Треба да се напомене дека западните портали на храмовите во Љевишка и Грачаница и прозорите на црквите Св. Богородица и Св. Димитрија во Пеќ и на црквата на манастирот Бања дека се работени под влијание на овие елементи во рашката школа. Живописот во внатрешноста на градбите е пожив, но губи од својата строгост и монументалност. Тоа што е значајно е што на нартексот во Пеќ живописот низ отворите на двојните аркади излегува нанадвор и ја покрива самата фасада, што е прв познат ваков случај на вакво решение, што подоцна се среќава на ексонартексот во Сопоќани.

## Моравска школа

Третата четвртина на 14 век била многу тешка за српската држава. Архитектонската продукција е смалена поради борбите на феудалците меѓу себе, но и до надоаѓањето на Турците. Под притисок на Турците, економскиот, политички и културен центар е преместен на север во областите на Голема и Западна Морава. Но, благодарение на рудните богатства во ова подрачје пред се на сребро и злато, заживува трговијата со западот и приморјето, а со тоа се развива и културен живот, што се манифестирало со подигање голем број цркви.

Спомениците од моравската школа ги соединуваат принципите на рашката, светогорската и косово-метохиската т.е. македонската школа, но и се декорирани со извесни елементи од месопотамиско, малоазиско и ерменско потекло (во овие краеви познато е присуство на Ерменци). Сите моравски градби имаат облик на триконхос. Сепак, тие може да бидат во два типа: чист вписан крст, комбиниран со триконхално решение или во облик на збиен вписан крст, кој има странични апсиди.



Црквата Раваница (1376 година, а може да е многу постара) спаѓа во првиот тип цркви.






Црквата во манастирот Ресава или Манасија (од 1407-1418 година) има слично решение како Раваница, пет куполи, вкрстено решение на светогорски тип на комбиниран вишан крст и триконхос. И тука, како и во Раваница кружните столбци, кои ја носат куполата се фланкирани по дијагонала со потенки колонети, така што гледаме идентичен облик како на готските и романоготските градби.
На другиот тип му припаѓаат следните цркви:
Црквата Лазарица во Крушевац (околу 1377-1378 година)





Црквата Калениќ (1407-1413 година) по внатрешната концепција и основата ги синтетизира еднобродното рашко решение во облик на впишан крст и триконхалната светогорска црква. Со ретки исклучоци овие градби се градени од камен и тула во хоризонтални редови. На некои места тули се појавуваат во редовите на камењата, така што група камења на некои места се, на некој начин, врамени. Во Калениќ постоњето и тамбурот се работени од квадратни тули и камења, така што образуваат шара како шаховско поле. Покрај тоа, при ѕидањето се употребуваат крстасти елементи редени во низи околу розетите и прозорите.

Просторната композиција на овие градби е жива, посебно кај петкуполните. Кај оние во облик на стеснет впишан крст во поголем број случаи се јавува кула-камбанарија над нартексот или нешто пониско како еден вид купола без тамбур. Во ваква композиција се разбива рамнотежата во групирањето на масите и се одвлекува погледот од централната точка, од главната купола кон предниот дел. Само кубето е подигнато на висина на издолженото кубично постоље, додека на неговите страни се наоѓаат архиволти кои одговараат на внатрешната конструкција. На фасаддта се среќаваме со слепи аркади, кои не одговараат на внатрешната конструкција, особено не на апсидата. Аркадите се меѓусебно поврзани со колонети кои ги обележуваат рабовите на

петостраните апсиди, а кога се наоѓаат на разните делови од фасадата се всечени во слабо исфрлени пиластри. На овој начин се истакнува вертикалата, па за да се намали овој впечаток, се ставаат еден или два кордон-венци, кои со редовите од камен и тула водат по хоризонтала. Порталите имаат упростен облик, без колонети и се во плитко степенасто всечени рамки. Надвратникот во повеќе случаи во аглите е потфатен со профилирани конзоли, за да се смали распонот. Прозорите понекогаш се едноставни. Многу ретко се трифори, најчесто се бифори. На бочните фасади на нартексот се појавуваат монументално развиени двојни отвори, одоздоле затворени со парапетни плочи, а горе веројатно со стаклени транзени. Отворите се завршени со удвоен копјест лак, всечен во тимпан, кој е изработен од едно парче камен. Во повеќето случаи архиволтата има облик на прекршен лак. Се појавуваат и розети и тоа во горните полиња на архиволтите, на самите фасади, како и на постољето на куполата.
Рељефна декорација среќаваме на архиволтите, порталите и прозорите во вид на густо изработени плитки рељефи во вид на разновидни преплети, двојни ленти и др. На ист начин, само во покрупни потези, од полни двојни траки се изработени розетите. На тимпаните на прозорите, на големите двојни отвори, а изгледа и на порталите биле изработени нешто пополни рељефи, со мотиви чие потекло не е потполно идентификувано. На одредени места среќаваме траги од боја, од што може да заклучиме дека оваа декорација често била обоена во различни бои. Со полна пластика се среќаваме ретко. На фасадата на нартексот на Хиландар, можеме да забележиме неколку полнопластични конзоли во облик на човечки и животински глави, од кои некои се многу слични со истите на некои градби од руските градителски школи, а и со некои конзоли од градбите на рашката школа. Ѕидното сликарство ја продолжува традицијата на косовско-метохиската, односно македонската школа, но сега боите се нешто понежни и понијансирани, а извесни знаци укажуваат на шаблонизирање. Најзначаен живопис среќаваме во Калениќ и во Ресава, каде што на монументалните решенија се чувствуваат влијанија од рашката школа.

## Архитектура во времето на пропаста на деспотовината

По 1459 година, по падот на Смедерево, остануваат уште две силни и слободни - економски, политички и културни центри - еден во Војводина, која во 15 век ја загубила независноста со што и овој центар згаснал, а другиот во Зета, која со борба успеала да ја одржува независноста и во новите услови постепено се осамостоила како самостојна држава. Во овој период се градела скромна архитектура. Во најголем број случаи тоа се мали цркви, засведени со обичен полуцилиндричен свод. Но, во периодот на воспоставувањето на Пеќката патријаршија, среќаваме градби, кои излегуваат од овој најскромен облик. Сега тоа се градби, кои не се сериозно стилски групирани, туку неспретно се користат елементи од рашката, па и од моравската школа. Цркви кои по својот облик се поблиски до рашката школа се:
Добриволина и Довоља на Тара, Николац кај Бијело Поље, Озрен во Босна
Цркви кои по својот облик се поблиски до моравската школа се:
Петковица, Лозица, Крешичевац
На приморјето се подигаат голем број мали цркви кои ја продолжуваат традицијата во приморската средновековна архитектура, со извесни рашки влијанија. Такви се црквите:
Црквата Сергија и Вак во Подим, над Херцег Нови; Режевиќ, на јужното приморје, а на хрватското: Крка, Крупа, Црквата на цетињскиот манастир.
Архитектонските облици и нивните комбинации се прилично неспретно рабоетени, а се и доста упростени. Ѕидањето е скромно, од притесан или речен камен, често со малтерисана фасада. Комбинација од тула и камен скоро да не се среќава. Порталите и прозорите, во голема мера ја следат традицијата на рашката школа. Освен подигањето нови градби, во овој период, се обновени голем број стари градби, кои биле запуштени или делумно срушени. Ѕидното сликарство е под влијание на македонската и моравската школа, но без простор да се развие, тоа станува примитивно и наивно. Кон крајот на 17 век, почнуваат да се забележуваат руски влијанија, кои доаѓаат преку иконите. Истовремено се појавуваат елементи на барокот, кои ќе се одржат се до 19 век, вкрстани со средновековната традиција.

## СРЕДНОВЕКОВНА АРХИТЕКТУРА ВО РУСИЈА

Меѓу католичкиот Рим и православниот Цариград се одвивала борба околу тоа кој ќе ги земе под туторство Словените. Оваа борба не произлегла од потребата за духовна доминација, туку од потребата за освојување нови територии од каде што црквата ќе ја збогатува црковната класа. Византија полесно успеала да ја наметне својата доминација затоа што православната црква дозволувала литургијата да се држи на јазикот кој се збори на одредената територија, за разлика од католичката која не дозволува служење на литургија на друг јазик освен латинскиот. Во 7 век Словените биле примитивен народ со многу понизок степен на развој од Европа и Византија. Нивниот брз развој и култивирање настанува под влијание на Византија. Словенските племиња биле вешти во изработка на уметнички предмети и одржувале трговски врски се до влевањето на Дњепар во Црното Море и на исток до Цариград. Така дошло до брзо распаѓање на родовскиот систем и создавање на феудална класа која има за цел да го потчини народот. По примерот од Византија и овие феудалци имале за сметка да го прифатат христијанството. Многу брзо по создавањето на Киевска Русија доаѓа и до осамостојување на црквата и нејзин самостоен развој. Во средновековна Русија византиското влијание ќе биде континуирано присутно. Комплетно покрстување на Словените е извршено до 980 година. Руската средновековна архитектонска школа ке биде плод на одредени влијанија, пред се словенски изворни влијанија. Словените биле извонредни изведувачи на градби во дрво од кои поради физичките карактеристики на дрвото многу малку е зачувано денес, а за нив дознаваме од фрескосликарството, иконостасите и илуминациите во текстовите. Најсилни влијанија во архитектурата доаѓаат од Византија, но и од Ерменија и Грузија, чии што градители и уметници по потпаѓањето под власта на Турците Селџуци се преселуваат во Русија. Освен тоа присутни се влијанија и од Скандинавија преку Балтикот каде што се следи развојот на романската архитектура во западна Европа. Сето тоа укажува дека руската архитектура и уметност претставуваат мошне комплексна појава.

## АРХИТЕКТУРАТА НА КИЕВСКА РУСИЈА

Од 7 до 9 век Словените ја населуваат Русија, огромна област која се простира меѓу Балтичкото Море и долината на реката Дњепар. На оваа територија се развиваат нови центри од кои најстариот е Киевско-Черниговскиот центар кој се развива на просторот на влевањето на реката Дњепар во Црното Море. Овој центар ја создал првата руска држава Киевска Русија, која подоцна со другите центри формирала една целина. Се до средината на 12 век, до инвазијата на Монголте се појавуваат четири поголеми архитектонски школи во Киевска Русија:

1. Киевско - Черниговска школа
2. Полоцк - Смоленска школа
3. Владимиро - Суздалска школа
4. П'сков - Новгородска школа

Овие школи карактерно не се оддалечуваат од византиската архитектура иако во основа создаваат и развиваат своја оригинална архитектура, која најдобро може да ја согледаме во изградбата на црквите.

### Киевско - Черниговска школа

Црквата Десетинаја е така наречена по данокот - десетти дел што кнезот Вллдимир го собирал за нејзина изградба. Таа пропаднала со тек на времето, а денес од неа се останати само темелите. Не е познато од какви причини, но од записи е познато дека црквата Св.Софија во Киев е изградена на ист принцип и со иста концепција како и Десетинаја. Црквата е изграена во 998 година и таа е првата голема христијанска руска црква.



Црквата Св.Софија во Киев - Киевскиот Сабор претставува 13 куполна градба. Од самиот број на куполи можеме да видиме дека таа се одалечува од византиската традиција каде што среќаваме 5, најмногу 7 куполи. Јадрото е петкорабно со широк централен кораб кој е покриен со огромна купола. Целата црква е обиколена со двоспратен нартекс, а потоа со уште еден над, кој се јавуваат куполи. На овој начин се градени и други цркви, како црквата Св.Софија во Новогород. Овие две цркви во надворешното обликување јасно ни укажуваат на сите тенденции во оваа школа. Додека во Византија секогаш во обработката на фасадите доминира opus-mixtum кој има прецизна градба со одреден број тули по вертикала и хоризонтала не покриени со малтер. Руските цркви се редовно малтерисани со бела или жолта боја. Белата боја е карактеристична во овој прв период, додека жолтата подоцна ќе се појави во Москва како божја, аристократска боја. Каракеристика на овие цркви е компактноста, односно нема движења во вид на испуштање на апсиди, испадите се сосем тесни во вид на сегменти на полукалотите. Деловите меѓу краците на крстот односно просторите во аглите се спуштаат пониско за да се истакне контурата на крстот. Од крововите директно извираат тамбурите на куполите - го нема кубичното постоље кое е преод во кој се сместени тромпите или пандантифите. Овие конструктивни елементи тука се внатре повлечени, а горе се појавува кровна конструкција од која директно ќе избие тамбурот, кој сега е апсолутно кружен. На куполата се изведува секундарна дрвена конструкција, која однадвор се обложува со метална покривка, најчесто позлата. Така објектите добиваат друга физиономија.

Полоцк - Смоленска школа

Оваа школа најинтензивно работи во периодот меѓу 11 и 12 век. Најзначајни градби на оваа школа се:
Црквата Св. Софија во Полоцк, која многу се поврзува со киевска Св. Софија.
Црквата Св. Архангел Михаил во Смоленск е со పожив распоред на масите, затоа што просториите во аглите се пониски со што во крововите се истакнува впишаниот крст. Челните аркади на краците на крстот се потфатени од страна со четвртkружни странични аркади, кои на фасадата одговараат на просториите во аглите меѓу краците на крстот.

Владимиро - Суздалска школа





Св.Покров во Нерла (основа, подолжен пресек и северна фасада)

Оваа школа за разлика од другите е под силно влијание на ерменско-ѓурѓијанската уметност. Тоа влијание е изразено на фасадата со силна декорација од плиток рељеф.

Фасадите имаат нагласени прозорски отвори со венци извлечени во аркаден систем. Портите се посебно обликувани со засечување во вид на колонети на масата на ѕидот. Фасадата е изработена од камен и е поделена главно на две полиња по вертикала со хоризонтални елементи. Овие елементи одат од поле до поле, а не во вид на кордон-венци сечејќи ги пиластрите. Хоризонталниот елемент се состои од една слепа аркада составена од одреден број арки врзани меѓу себе, кои во долниот дел се наставуваат на столпчињата, а долу завршуваат со човечки глави. Попознати градби на оваа школа се црквите Св.Покров во Нерла и Св.Димитрија во Владимиров.

П'сков - Новгородска школа



Оваа градителска школа е многу слична на Киевско - Черниговска школа. Најзначајни градби на оваа школа се:
Црквата Св.Софија во Велики Новогород е петкуполна црква. Нејзиниот облик се приближува до обликот на црквата Св.Софија во Киев - Киевскиот сабор, само што тука масите се поедноставни и повеќе поврзани меѓусебе.

Троицкиот сабор во Псков е црква, која како и претходната е со сличен облик со црквата Св.Софија во Киев, но кај нив има само по една централна кружна купола, а долните делови се повеќе збиени, така што претставуваат силна, едноставна кубична маса, која е оживеана само со тројни полукружни апсиди, кои се израмнети по висина.

Просторната пластика на црквите во првата епоха на руската средновековна архитектура е многу слична со таа на византиските цркви, секако со некои свои специфичности. Долниот дел претставува силна, кубична маса, чии испади се само трите апсиди на источната страна или понекогаш затворените вестибили. Просторите во аглите меѓу краците на крстот се релативно високи, така што нема некоја особена разиграност на масите во горниот дел, што пак делумно се разбива со куполите кои се со издолжен тамбур и скоро без исклучок немаат квадратно постоље, туку избиваат од конструкцијата така што нивната врска не е воочлива. Фасадите се мирни, само малтерисани и се поделен на пиластри кои што одговараат на конструкцијата. На пиластрите на некои градби се прилепуваат колонети по средината на полето завршени со архиволти, така што бочните полиња се нешто پониски од централните. Порталите се од византиско потекло со рамен надвратник или од вкрстено ерменско и романско потекло лачно завршени и врамени со профилирана рамка, со колонети во аглите со степенест засек, кој одговара на архиволтата. Прозорците се најчесто лачно завршени, врамени во профилирана рамка. Релјефната декорација е богата само на градбите на Владимиро - Суздалската школа каде што ја има на порталите, на колонетите, како и слободна на горните делови на полињата. Таа е плитка, а мотивите доаѓаат од ерменската и романската архитектура: преплети, животни, птици и луѓе кои што се врзани со мотиви од текстови со апокалиптичен карактер.

## АРХИТЕКТУРАТА НА МОСКОВСКАТА ДРЖАВА

Во 13 век настанува големата монголска инвазија со која Киевска Русија потпаѓа под власт на Монголите со што големиот уметнички процут скоро потполно згаснува. Тешкото ропство ги принудува руските владетели да се обединат под водство на московските кнезови во една голема воена сила која ќе ги протера монголските освојувачи. Во 1380 година се случила позната битка на Куликово Поле, во која на чело со Димитриј Донски Монголите биле конечно победени. По победата над Монголите, по скоро шеесет годишна борба било формирано Московското големо кнежевство. Подоциа се јавила потреба и за осамостојување на руската црква. Во 1439 година Московската митрополија се одвоила од византиската црква, под изговор дека одвојувањето е поради неединството меѓу Византиската патријаршија и Папската курија. Со паѓањето на Цариград под Турците во 1453 година, Московското големо

кнежевство станува најмоќната христијанска држава на истокот, а западните држави ја третираат Москва како законит наследник на Цариград. Со тоа зајакнуваат врските од економски, дипломатски, но и од уметнички и културен карактер. Како резултат на овие врски познато е доаѓањето на италијански архитекти, кои изградиле голем број градби, кои се под вкрстени западни влијанија и влијанија на домашната руска архитектура. Познати се поголем број вакви цркви, а како најзначајни дела на италијанските мајстори треба да се споменат монументалните порти на Кремљ во Москва, кои се дело на архитектот Pietro Antonio од Милано. Под водство на Иван Велики IV Грозни во 1552 година во битката кај градот Казан биле победени Татарите со што била ослободена целата територија, на која живееле Русите и оттогаш го носи името Русија.

Московска школа

Руската уметничка и архитектонска продукција целосно гасне под власта на Монголите, додека по ослободувањето настанува нов период на обнова, означен како втор период. Монголите во средниот век претставувале голема воена сила, па поради тоа победата на Русите им ја враќа силата, и вербата во сопствената традиција што се огледува и во уметноста и архитектурата. Архитектурата на московската школа ги негува руските традиции во градбата во дрво. Оваа градба е карактеристична по тоа што се добива со вжлебување на елементите, додека засведувањето се вршело со вклештување на полигонални форми. Градбите на московската школа повеќе тежнеат да наликуваат на токму на овие стари руски градби во дрво, кои се стремеле кон висина, а кои во долниот дел биле поврзани со еден отворен трем. Од овој тип се следните цркви:



Црквата на Вознесението во селото Коломеноков во близина на Москва е изградена во 15 век и претставува една од најрепрезентативите цркви од овој период. Во основа има форма на слободен крст што од внатре јасно се отчитува, но не и од надвор. Јадрото е обиколено со двоспратен нартекс. Нартексот е пристапен и од приземјето и од спратовите. На спратот се доаѓа по скали и рампи и од внатре и од надвор. Се забележува тенденцијата на благо растење нагоре со што се намалуваат распоните во најгорната зона, а засведувањето се врши по систем на лаци кои се надвишуваат еден над друг.



Покровскиот сабор - црквата Василиј Блажени на Црвениот плоштад во Москва (1555-1560) ја подигнал Иван Грозни во чест на победата над Монголите, а ја проектирале руските неимари Посник и Барма. Црквата претставува комплекс од една централна и повеќе бочни капели поврзани само во приземјето со еден единствен простор. Тоа се девет капели покриени со девет куполи, сите со различна висина и обработка на покривот. Во неа се гледа синтеза на елементите сл староруската дрвена архитектура со храмовите изградени во Киевска Русија под влијание на Византија.




Необичната разновидност и богатство на облици, како и полихромијата со потенцирана позлата ја прават оваа црква еден од најинтересните руски архитектонски споменици. Иван Грозни бил познат по своите ригорозни мерки и закони по што го добил името. Тој бил приморан да спроведува такви мерки затоа што расцепканите феудалци не ја почитувале власта. Наредил да се изгради црква со дотогаш невидена убавина. Според легендата тој бил толку воодушевен од црквата Василиј Блажени што на градителите им ги искорнал очите за да не можат никогаш да изградат поубава црква.
Црквата Богородично Устение (Вознесение) во Кремљ во Москва претставува уште едно репрезентативно дело изградено во најубавиот дел на Москва, кое треба да ја покаже руската моќ. Ја изградил архитект од Болоња, кој претходно престојувал во Новогород каде што ја проучувал старата руска архитектура.
Царската крстилница е една од комплексот цркви во Кремљ. За нејзината изградба биле повикани архитекти од П'сков. Тука се среќаваме со систем од лаци кои во внатрешноста се надврзуваат едни над други и на тој начин се обезбедува помал распон на кој ќе се дигне куполата. Тие лаци се манифестираат и однадвор на декоративен начин што е карактеристично за руската архитектура. Присуството на елементи од ренесансата се чувствува во декорацијата на фасадата со слепи аркади носени на колонети.



Монументалната кула-камбанаријата на Иван Грозни е градба од комплексот во Кремљ која ја изградил италијанскиот мајстор Марко Боно. Таа уште се нарекува главна осовина на московскиот Кремљ. Објектот е висок 80м и е составен од три сегменти со форма на осмострана призма, кои изникнуваат еден од друг. Во горниот дел се наоѓа цилиндричен тамбур со позлатена купола. Сите елементи кои овде ќе се појават на оваа градба носат белези од италијанската архитектура, каде што е редовна појавата на камбанрија почнувајќи од романиката, готиката до ренесансата.

Просторната пластика на црквите на московската школа е многу жива. На динамичната распореденост на масите и силуетите особено се водело грижа. Масата ја губи силата и стабилноста, но затоа е потенциран декоративниот ефект. Особено е нагласено еластичното подигање во висина, а разиграноста ја дополнуваат скалите, галериите и тремовите. Фасадите се необично богати, оживеани со слепи аркади, колонети, пиластри, венци и разни орнаменти. Порталите и прозорците стануваат побогати и поразновидни. Има двојни, тројни и повеќеделни лаци кои без среден потпорник висат на висулки закачени со железни шипки за еден заеднички лак.

Релјефната декорација се повеќе се губи. Ако ја има таа е исклучиво на порталите. Полихромијата е карактеристична за овие градби. На фасадите се комбинираат повеќе бои со употреба на тули во различна боја, како и употреба на декоративни додатоци од фајанс, што укажува на силно монголско-персиско влијание. Крововите имаат облик на главица лук и се или позлатени или боени во различни бои.

Архитектура во дрво

На северната територија на Русија се појавува архитектура која не враќа многу години наназад за која дознаваме и од цртежите на иконите, фреските и илуминациите, а била распространета низ цела Русија - архитектурата во дрво. Словените биле извонредни градители во дрво и големи познавачи на дрвото. Најмногу од објектите од дрво се изведени во систем на столарски обработени балвани. Така може да се добијат и други форми, не само квадратни. Долниот дел (наосот) е главно квадратен додека во горниот дел може да се игра со формата преку полигонални облици. Централниот дел полека се стеснува до еден минимум кој претставува тамбур на кој ќе биде поставена куполата. Подложната конструкција на куполата е изведен со шиндра-штици кои се режат на различен начин и се вклопуваат меѓусебе. Архитектура во дрво се среќава во архангелската област во северна Русија.

## РУСКА УМЕТНОСТ

За Русите примарна е природата и врзувањето на човекот со неа. Тоа се одразува и во нивната религија. За нив човекот како единка е ништо, односно тој е дел од една целина. Кај Русите се среќаваме со нагласување на храброста во име на општото добро на луѓето. Овие елементи ќе се одразат во иконописот на начин на кој ќе се величаат светци кои се поврзани со природата како на пример Св.Горѓи, кој е заштитник на домашните животни или Св.Илија, за кого се верувало дека е поврзан со дождот и громотевиците. Така, нема да се обрнува внимание на светците кои биле почитувани во Византија, туку на сите кои се во врска со благосостојбата на луѓето. Литургијата не се одвива по сите норми на Византија, каде што таа е строго пропишана и во себе го содржи односот на битието и неговото сознание за Бога. Во Русија тоа не е од примарно значење и за нив била важна естетската страна на литургијата, односно се има за цел да се развива окото т.е. да се предизвика радост кај луѓето, а не стравопочит.
Се среќаваме со мозаично сликарство и фрескосликарство. Во црквата Св.Софија во Киев битните партии како сводовите, главната купола, куполите над наосот и просторот околу олтарот се украсени со мозаици, додека останатите површини се украсени со фрески. Се претпоставува дека причината за ваквата појава се материјалните средства, бидејќи изведбата на мозаици била многу скапа. Во олтарот на оваа црква се среќаваме со отстапување од византискиот канон, односно наместо Богородица со малиот Исус се појавува Богородица Спасителка - молителка за спас. Во долната партија под претставата на Богородица претставена е Св.Причест што не е често прикажуван мотив во Византија. Во овој мотив претставен на сите страни се појавува Исус Христос како двојник, а тоа двојство ја покажува исусовата поделба на своето тело за доброто на човештвото - тој ги причестувува светите апостоли со леб и вино (месо и крв). Овој мотив е карактеристичен по тоа што има алузивен карактер односно на прв поглед личи на Тајната вечера,а во себе носи и симболика - премин од стариот во новиот завет. За разлика од византиските, фигурите се доста сенчани, имаат индивидуалност, поседуваат израз што е врзан за психата на личноста и имаат анатомија на руски човек.
Во капелите на Св.Софија се појавува и фрескосликарство кое апсолутно излегува од византискиот канон и во себе содржи секвенци од животот на поедини светци. Во капелата на Св.Јоаким и Ана, мајката и таткото на Богородица, се среќаваме со претстава на Богородица која оди својата тетка за да и јави дека го носи Исус. Кај ова фрескосликарство се среќаваме со нова тема и со тенденција да се прикаже архитектура во позадината која повторно е решена без перспектива, Скалишните делови биле осликани со фрески од животот на дворот на обичните луѓе. Познато е дека Св.Софија е дворска црква и на неа се надоврзува царскиот двор, кој денес не постои. Во скалишниот простор се среќаваме со фрагмент на кој е претставен Јарослав Мудри со своите ќерки и синови на хиподромот, како ја набљудува играта.
Во фреско-сликарството карактеристично тоа што се одбираат бои блиски до рускиот човек. Колоритот е специфичен, а боите се пастелни. Розовата боја е многу

употребувана со сите нејзини нијанси .Во позадината доминира модрата боја за да се истакнат во преден план фигурите, а со бела боја се среќаваме таму каде што фигурите се облечени во црвена боја.
Според византиската традиција иконописот е дело на Бог кој преку творецот (иконописецот) се истакнува себе си. Фрескосликарите биле многу ценети, а како најпознати иконописци треба да се споменат:
Теофан Грк, кој е прогласен за светец. Негово дело се многу фрескоживописи на цркви во Новогород.
Андреа Рубљов (1340-1430 година) по потекло од Византија, ученик на Теофан Грк. Тој е најзначајниот руски средновековен сликар. Живеел во Новогород, а подоцна заминал во Москва. Кај неговите дела преовладуваат сигурност на композицијата, нежност на боите и нијансирање на тоновите. Негово ремек дело е иконата Св.Троица во Троицко-Сергеевскиот Лавр.
Дионисиј бил сликар од Новогород, чија школа била особено влијателна меѓу 15 и 16 век. Стилот останува доста жив, но и поостар.
Симон Ушаков е уште едно големо руско сликарско име. Тој работел во 17 век во Москва. Кон крајот на 17 век иконите постепено почнуват да добиваат сребрени и позлатени орнаментирани окови, кои постепено ги угушуваат сликарските елементи на нив.

# ПРЕДРОМАНСКА АРХИТЕКТУРА

Средниот век се дели на:

1. ран среден век - предромански век (натурален начин на организација на општеството)
2. зрел среден век - зрел феудализам (се карактеризира со преуредување на црквата) - романика
3. готика - се развива занаетчиството - крај на средниот век

Треба да се спомене дека ова е всушност период на навлегувањето на варварските племиња (германите, словените). Големите ограбувања и раселувања на жителите довеле до распаѓање на робовладетелскиот систем. Целокупното производство потоа се одвивало во рамките на поединечни феуди. Тоа е таканаречено натурално производство. Во тоа време Западна Европа била поделена на голем број мали државички кои често биле во судири една со друга и покрај тоа што некои формално припаѓале на поширока државна заедница. Со влегувањето на варварските племиња и стапувањето во контакт со домородното население се создаваат нови народи и нови јазици.

Овој предромански век трае во зависност од подрачјето до 10-11 век.

Пет векови по изградбата на Сан Витале во Равена имаме едно затишје во архитектурата. Тоа пред се се должело на спуштањето на варварските племиња во Европа. Предроманската архитектура ги опфаќа подрачјата на Ломбардија, Италија, Франција, Англија, Ирска, Јадранското приморје и др. Во типологијата и архитектонските облици на овие територии може да се говори за една разноликост (дисконтинуитет), меѓутоа временски може да се говори за одреден континуитет. Затвореноста на општествата која тогаш ја налагал феудализмот допринел до појава на многу архитектонски дела карактеристични за определени подрачја.
Не треба да заборавиме дека во средна и јужна Италија имаме големо влијание од латинската школа. Тука имаме силно изразена античка традиција.
Во овој период имаме голема типологија на архитектонски објекти добиени како комбинација на ротонди (обиколени со конхи), полигонални решенија и слободни и впишани крстови. Овие објекти најчесто биле изработувани од камен. Тулата била многу ретко употребувана, само во декоративни цели. Градбите најчесто биле правени на оние места за кои се мислело дека се поврзани со свети личности. Црквата со текот на времето многу се збогатила од големите материјални добра кои таа ги примала. Таа сега веќе богата, се повеќе почнала да откупува имоти со што станала еден вид на крупен феудалец и заземала висока позиција во општеството.
Санта Марија ди Наранчо е црква во Италија. На двете страни имаме скали. Влезот е од северната страна. На спротивниот трем, кој е затворен се наоѓа олтарот (овде е забележана обратна концепција на организација на храм). Таа со својата концепција личи на ранохристијанска црква со источно потекло.



Мавзолејот на Теодорих во Равена е една од најстарите сочувани градби од ова време. Подигнат е на почетокот на 6 век но никогаш не е целосно завршен. Неговото приземје во внатрешноста е решено во вид на крст засведено со крстаст свод. Од надвор оваа градба има облик на десетоаголник, во кој на секоја страна (однадвор) имаме по една правоаголна ниша. Горниот спрат е доста понизок од приземјето. Одвнатре тој е кружен, а однадвор исто така десетостран со по една плитка аркада на секоја страна. За овој спрат е карактеристично тоа што е покриен со една монолитна купола од истарски мермер. Оваа купола има 11м пречник, а тешка е 300 тони. Горниот фриз на оваа градба подоцна ќе стане карактеристичен за орнаменталната пластична декорација на предроманската епоха. Во овој мавзолеј наоѓаме и орнаменти од античко потекло поради фактот што на него работеле и домашни равенски мајстори. Поради тоа со право може да се рече дека оваа градба претставува преоден споменик помеѓу античката и предроманската архитектура.



Палатинската капела Ахен (790-804 година) е изградена во чест на Карло Велики (обновител на Римската империја). Таа е подигната од архитектот Одо од Мецо. По посетата на Сан Витале и нејзините мозаици од страна на Карло Велики, тој наредил во негова чест да му се изгради таква капела. Оваа капела има централно решение и се развива по вертикала. Горниот кат на оваа палатинска капела бил секогаш резервиран за Карло Велики, неговите најблиски и неговата свита. Олтарот бил на исток, а спроти него се наоѓал престолот од каде што Карло ја следел литургијата. Имаме и олтар кој е свртен на исток во чест на Богородица. Првото ниво е врамено со силни лаци кои лежат на правоаголни силни столбци. Подот е од мозаик. Столбовите се од скап полиран мермер. Карактеристичен е лустерот кој го претставува небескиот Ерусалим.

Во овој период може да се забележи подигање на големи манастирски базилики и кули камбанерии, обично одвоени од храмовите на кои им припаѓаат.

Просторната композиција на предроманските градби е многу едноставна и мирна. Расчленувањето е извршено со помош на апсиди (полукружни или правоаголни), а понекогаш со помош на низок трансепт (Шпанија и Англија). Некогаш над централниот дел се издигала кружна или квадратна кула, а многу ретко купола. Фасадите се исто така мирни. Подоцна ќе се јави расчленување со пиластри и слепи аркади. Најчесто ефектите се постигнувале со полихромни материјали. Порталите се најчесто од еден отвор, а можат и да бидат бифори, трифори итн. Профилацијата е античка. Пластичната декорација ја наоѓаме во порталите, цибориумите, парапетните плочи и сл. Капителите најчесто се од античко потекло или пак добиваат некои сосем нови облици. Треба да се спомне декорацијата која е карактеристична за овој период. Таа најчесто се јавува како преплет од трочлени траки со најразновиден облик. Во внатрешноста на овие градби наоѓаме богати мозаици и фрески. Во сликарството се среќаваат и сцени со историски содржини.

Со еден збор може да се заклучи дека предроманската архитектура претставува симбиоза на античката традиција и варварските архитектонски концепции со извесно влијание од исток и Византија.

## ПРЕДРОМАНСКА АРХИТЕКТУРА НА ЈАДРАНСКОТО ПРИМОРЈЕ

Во текот на 6 и 7 век словенските племиња потполно го населуваат Балканскиот полуостров и се вкрстуваат со домородното население. Христијанството на јадранското приморје меѓу Словените започнува да се распространува во текот на 11 век, кога франачките, латински проповедници го пренеле на племенските водачи, кои така ја задржале и ја зајакнале својата позиција на власта. На ова подрачје се развива архитектура која е под вкрстено влијание на Византија и на западни влијанија, кои доаѓале преку контактите со франачките области и со градовите од Апенинскиот полуостров. Карактеристично е тоа што старохрватската архитектура на северозападното приморје, незначително се разликува од архитектурата на Зета, српската средовековна архитектура, што во суштина припага на едно архитектонско сфаќање. За разлика од профаната архитектура, чии остатоци се незначителни, верските објекти се далеку позастапени. Се градат мали цркви од кршен или полуобработен камен со многу слободни и живи решенија, како во поглед на просторната композиција, така и во однос на основата, сите засведени и тоа со разновидни сводови. Најзначајни објекти од овој период се:







Црквата Св.Крст во Нин                Црквата Св.Троица во Пољуд

Црквата Св.Крст во Нин била седиште на хрватскиот бискуп, а ја подигнал жупанот Годесав кон крајот на 8 или почетокот на 9 век. Нејзиното решение е во облик на слободен крст, со купола на тромпи потфатена од сите четири страни со полуцилиндрични сводови, кои се завршени со полукалоти, од кои три се над правоаголна основа. Полукалотата кај апсидата однадвор е стопена во правоаголната ѕидна маса, а одвнатре е полукружна.
Црквата Св.Троица во Пољуд, кај Сплит (веројатно од 9 век) е црква од централен тип, чија купола е подфатена со повеќе полукалоти над полукружни конхи.



Црквата Св.Донат во Задар (9 век) е кружна двоспратна црква. Засведени се само приземјето на прстенастиот брод и олтарската апсида, додека над трибините, а и над кружниот централен дел била изградена дрвена кровна конструкција.



Црквата Св.Петар во Приком, кај Омиш (веројатно од првата половина на 11 век) е еднобродна црква чија купола од страните е прифатена со три прислонети лаци.



Црквата Св.Михајло во Стон потекнува од 11 век. Изработена е под источно-византиско влијание и има ниска купола. Во оваа црква е откриена фреска со личност со круна и брада која со рацете покажува кон црквата.
Просторната композиција на овие градби е многу скромна. Таа понекогаш е оживеана со испади на полукружни или правоаголни апсиди, трансепти или куполи. Фасадите се најчесто едноставни со слепи аркади и ниши. порталите и прозорците биле скромно релјефно обработени. Тие најчесто завршувале архитравно, а поретко архиволтно. Плитката релјефна декорација ја сретнуваме на порталите, прозорците, капиите, парапетните плочи итн. Се карактеризира со трочлен преплет.

## ПРЕДРОМАНСКА УМЕТНОСТ

Германските племиња кои продреле во Западна Европа носеле со себе номадска опрема.



Едно од тие дела кое треба да се спомене е оков од злато и емајл за кожна торба кој е најден во еден гроб на некој англиски крал. На овој оков има четири мотиви кои се симетрично распоредени на неговата површина. Секој мотив има своја посебна индикација. Едниот мотив потекнува од сумерската уметност, а другиот е веќе виден на луританските бронзи. Се сретнуваат испреплетени траки од римско потекло.



Животинската глава од брод во Осеберг се одликува со сложен карактер. Обликот на главата е изразито реалистичен исто како и забите, непцата, ноздрите. Површината на ова животно е ишарана со преплети и геометриски орнаменти. Овие глави најчесто се ставале во преден план на викиншките бродови.



Страницата со крст од Линдисфранското Евангелие



Композицијата во бронза “Распетие”

Страницата со крст од Линдисфранското Евангелие е многу сложена творба. Оваа композиција е составена од сложен преплет на животни.

Композицијата во бронза “Распетие” била работена за повез на некоја книга. Во средината е прикажан на стилизиран начин Исус Христос чие тело е декорирано со завојни и цик-цак линии.



На парапетната плоча во крстилницата на катедралата во Цивидал се претставени четири симболи на евангелисти, претставени како чудни суштества. Тие се сместени во кружни рамки.

## КАРОЛИНШКА УМЕТНОСТ



Кога ќе се погледне сликата на Св.Матеј од Евангелието на Карло Велики без ореол ќе согледаме голема сличност со помпејското сликарство. Влијанието на римското сликарство го согледуваме и во акантусовиот орнамент.



Кај портретот на Менандро има силно влијание од римската уметност.



Целата композиција на сликата Св.Марко од Евангелието на ренскиот надбискуп Еба изобилува со енергија и движење. Карактеристична е неговата набрана драперија и пламенитиот облик на акантусовиот орнамент. Погледот на Св.Марко не е упатен кон книгата што ја држи туку кон еден крилат лав.



Илустрацијата од Утрехтскиот псалтир е композиција насликана со перо. Се сретнува испишување со римски букви. На цртежот се гледа извонреден ритам и емоционална поврзаност. На оваа слика во горниот дел е насликан Господ во постела опкружен со ангели. На левата страна се прикажани верниците клекнати на колена пред храмот.

Корицата на четвороевангелието од Линдау претставува ремек дело на златарската уметност во тоа време. Основата е од злато украсена со полускапоцени камења. Распнатиот Христос не покажува ни најмал знак на патење или смрт. Имаме чувство дека тој стои, а не виси. Неговите раце се раширени во свечен гест.

## ОТОНСКА УМЕТНОСТ



Кај скулптурата Геровото распетие од келнската катедрала се огледува длабокото сочувство за патењата господови. Јасна е напрегнатоста на мускулите и тежината на трупот. На лицето јасно се гледаат предсмртни маки.



На композицијата Бог ги прекорува Адам и Ева - детаљ од бронзените врати на црквата Сен Мишел се претставени Адам и Ева по гревот. Под овој релјеф се испишани букви со техника на вметнување. Фигурите се многу ситно изработени, а вегетацијата е доста оскудна. Бог со прстот го прекорува Адам, тој со неговиот ја прекорува Ева, а Ева пак ја прекорува змијата која што се плетка меѓу нејзините нозе.

# РОМАНСКА АРХИТЕКТУРА

Поимот романика потекнува од името на градот Рим, затоа што на целата територија од поранешното Римско царство се задржуваат одредени стилски белези на старата архитектура. Во почетокот на 10 век се случуваат настани кои доведуваат до појава на првите држави во западна Европа, со исклучок на Германија, која е формирана во почетокот на 9 век. Во тие процеси водечка улога има црквата. Папата и епископите ги поставуваат царевите на овие територии. Кога на една територија се формирала држава, епископите го давале својот глас, а потоа Папата одлучувал. За да не гласаат како единки, самостојно и за да бидат помоќни во својот глас епископите се групирале во заедници таканаречени монашки редови, кои ги имало многу, секој со свое име. Покрај другото нивното влијание се чувствува и во архитектурата. Најзначајни монашки редови се бенедиктинците, цистеринците и клинезијанците. Од големо значење се и темплерите, познати и под името крстоносци-воини. Тие со освојувачките крстоносни војни дошле во контакт со источната архитектура. Византија и Сирија носат силни влијанија во западна Европа, како што се ротондата и триконхалната црква, која се комбинира со постоечките базиликални решенија наследени од Римското царство. Влијанието на овие монашки редови врз луѓето е преку пароли од апокалипсата (најстар опис на религијата, мистичен и фантастичен, со ориентално потекло) кои укажувале на судниот ден - поради што најдобро било тие потполно да се предадат на црквата. Тие ги заплашувале луѓето за да живеат чисто духовно и физички, но и да го платат својот пат за во рајот, а познато е и жигосувањето, кое требало да означува еден вид дозвола за рајот. Во едни такви услови, нормално архитектурата да поприми потполно дефинирани обици за разлика од периодот на предроманика.

## Верска архитектура

Како што е претходно спомнато некои монашки редови ја интензивирале градбата на манастирските цркви. Овие големи градби покрај црквата опфаќале и низ други објекти, како на пример објекти од станбен и земјоделски карактер. Во склоп на самиот манастир редовно се појавувал клаустер - квадратно двориште опколено со тремови и столбови. Во нив редовно се наоѓал бунар или цистерна.
Во овој период се повеќе се избегнуваат рамните дрвени таваници (кои се покажале многу неповолни, поради честото избивање на пожари), а се повеќе се користени полукружниот, подолжниот прекршен и крстастиот свод. Покрај овие за покривање се користела и куполата прифатена на тромпи или пандантифи.
Крстастиот свод е карактеристичен за романската архитектура. Се јавуваат неколку типови на крстасти сводови:
- нормален крстаст свод, каде висината е еднаква на полупречникот на сводот. Тој претставува пресек на два полуцилиндрични свода. Меѓутоа тој се покажал статички неиздржлив. Настанувало рушење во темето, заради аксијалните сили од сите четири страни и појавата на дијагонални сили.
- надвишен крстаст свод е друг тип на кртстаст свод кај кој пресекот на дијагоналите е полукруг. Инаку пресекот на двата свода е елипса.
Со примена на ваквите сводови во конструкцијата се јавувал силен бочен притисок кој тежел да ги истурка надворешните ѕидови на кои тие всушност лежеле. Спречувањето на ваквата појава се вршела на различни начини: со помош на надѕидок над лежиштата на сводовите, со пиластри или со исфрлени потпорни ѕидови - контрафори.
Како главен тип на црква во романскиот период се појавува базиликата (трибродна или петобродна). Таа најчесто има трансепт, а со тоа се формира концепција на латински крст. Најчесто имаме една или три апсиди. Апсиди можеме да имаме и на источните страни на краците на трансептот. Во романската архитектура најчесто бочниот брод кружи околу градбата (кружи околу олтарот). Со тоа се формира нов простор кој се нарекува деамбулаториум. На него се надоврзуваат мали полукружни апсиди, зракасто поставени - зракасти капели. Во нив се поставени скулптури на светци, а народот кружел низ деамбулаториумот за да им се поклони. Често се среќаваме и со трибини над бочните бродови наречени матронеи.
Ова решение на основата има и одредена симболика, која е под источно влијание и го симболизира телото на Исус распнат на крст. Во пресекот на трансептот и главниот брод во горната партија се јавува квадратна кула, која го надвишува објектот и го симболизира срцето на Исус. Ова надвишување може да биде и во вид на купола. На

западната страна најчесто се јавуваат две кули од страните или една централна, настанати под сириско влијание.
Кај најстарите објекти крстастиот свод бил употребуван само за засведување на бочните бродови, а централниот брод поради несовладаните проблеми во изведбата на крстастиот свод на поголеми распони, бил засведуван со полуцилиндрични сводови зајакнати со ребра. Во подоцнежните фази и централниот брод се засведувал со крстаст свод и тоа така што тој се дели на повеќе травеи (квадратно поле покриено со крстаст свод). За да се зајакне конструкцијата меѓу травеите се појавува контрафор во вид на потпорен лак.
Просторната композиција на овие градби некогаш може да е гломазна и тешка, а понекогаш многу јасна и едноставна. Особено динамична е градбата на источната страна, каде што се наоѓа деамбулаториумот и зракастите капели. Ѕидовите се полни, дебели, со јасно расчленување и со убаво обликувани контрафори. Тие во горната зона се поврзани со лаци со што се создаваат слепи аркади. Меѓу пиластрите, за да би се создало поубаво расчленување на фасадата понекогаш се поставуваат мали столбчиња. Се тежнее да се воспостави хармоничен однос помеѓу хоризонталната и вертикалната поделба, но често се случува хоризонталата да е понагласена. По вертикала фасадата е расчленета со неколку кордон-венци кои ја делат на хоризонтални делови. Поради големата дебелина на ѕидовите оневозможена е изведба на големи отвори во фасадата. На обработката на порталите се посветувало огромно внимание. Тие се најчесто три на западната страна од кои средниот е најголем. Порталите се најчесто лачно завршени и степенасто засечени во ѕидната маса. Засекот може да е обработен многу богато и со колонети. Полукружниот тимпанон е релјефно обработен. Капителите на овие колонети се најчесто споени во еден фриз.
Прозорците се богато обработени, а ги има како: монофори, бифори, трифори, но и со повеќе отвори. Најчесто во долните делови прозорците се мали, монофори, поради носивоста, а во погорните спратови се поголеми за олеснување на ѕидната маса. Доста често се јавува лакот над прозорците, кој не е конструктивен, туку е засечен во еден единствен блок од камен, слично како во Сирија. Се среќаваме и со кружни прозорци таканаречени розети. Таа се јавува на западната страна и не претставува декоративен елемент, туку е од функционална причина. Прозорците веќе не се затворале со транзени. Се претпоставува дека тогаш почнал да се применува витражот.
Скулптуралната декорација некаде е многу сиромашна, а некаде пребогата. Се сретнува дури и боена. Човечката фигура во почетокот е здепаста, за да со текот на времето стане се повитка. Животните најчесто се јавуваат во фантастични облици. Оваа декорација е правена со цел да ги поучи верниците и да им раскаже религиозни приказни. Внатрешноста на црквите е декорирана со фрески.

Преминот од предроманска во романска архитектура не може точно да се одреди. Поради тоа не може да се говори за некој хронолошки ред во развојот на романската архитектура, туку за поединечни архитектонски школи кои делувале на одредени географски подрачја.

## РОМАНСКАТА АРХИТЕКТУРА ВО ИТАЛИЈА

Во Италија во периодот на романиката се среќаваме со поинаква архитектура поради следните причини:
- Наследството од антиката е доста богато, така што тука се среќаваме со надоврзување и надградба на новата архитектонска идеја. Се до втората половина на 11 век Италија не ги прифаќа крстастите сводови, а подоцна и готиката не е примена со воодушевување.
- Во фазата кога во Италија се создавале државички, многу важна улога имале населбите кои ги формирале трговците и занаетчиите во подножјето на замоците. Овие населби се спротиставуваат на кралевите, со тоа што застанале на страната на Ватикан и подоцна поради тоа добиле самостоен статус, а со тоа станале и богати. Така градот можел да издвои големи средства, потребни за изградба на црква. Од овој момент може да збориме за катедрална црква односно црква која припаѓа на градот. Тоа е и една од големите придобивки и за архитектурата, затоа што градовите се натпреварувале кој ќе изгради поголема и поубава црква, со што ќе го истакне својот материјален статус.

Од крајот на 10 век до крајот на 11 век денешната територија на Италија била воглавно поделена на три големи области: Централна Италија со средиште во Рим,

Северна Италија - Ломбардија и Јужна Италија.

Централна школа

Во архитектонски поглед, централна Италија се развивала првенствено на античката традиција, но со комбинирање на елементите од предроманската архитектура и влијанија од другите романски архитектонски школи.
Во самиот Рим преовладуваат латинските базилики. Таваниците се рамни, а столбовите се со античко потекло, најчесто јонски. Од римските базилики позначајни се:


Santa Maria in Tranvestere


Santa Maria in Cosmedien


San Giovanni e Paolo

**Santa Maria in Tranvestere** (реконструирана 1130-1148 год.)
**San Giovanni e Paolo** (од 12 век)
**Santa Maria in Cosmedien** (од 8 век и делови од 12 век)


San Lorenzo fuori le Mura

Клаустерот при црквата **San Lorenzo fuori le Mura** (1200-1241 год.)
Клаустерот при црквата **San Giovanni in Laterano** (1220-1230 год.)

Во склоп на оваа школа ќе се јават и две под школи: пизанска школа и фиорентинска школа

- Пизанска школа

Градот Пиза се наоѓа во близина на морето и имал силна флота, која учествувала во Крстоносните војни и поради која градот во тоа време многу се збогатил и се граделе многу објекти.
Карактеристично за пизанската школа е отворениот плоштад на кој се градела црквата и широкиот тревник наоколу. Се јавува интерес за тродимензионална фасада. Друга карактеристика на оваа школа е што кулите камбанерии се поставуваат независно од катедралата.
Најзначајни градби на оваа школа се:






Катедралната црква во Пиза започнал да ја гради грчкиот архитект Бускетос во 1063 година, а градена е се до 13 век. Во склоп на катедралата е и крстилница и камбанаријата - познатата крива кула од Пиза. Катедралата во основа е петбродна и е пресечена со троброден трансеп. Трансептот е силно нагласен. Кај катедралата има успешно преработување на античките елементи со помош на нивна мултипликација. Се сретнуваат романски и византиски елементи. Фасадата е изработена од скап полиран мермер во различни бои. Галериите од предната фасада кружат околу целата катедрала. Во внатрешноста е застапена полихромијата.
Кривата кула во Пиза (од 12 век) е подоцна додадена на црквата и иако не се изградени во исто време сепак се во ист стил. Кај кулата се јавуваат галерии кои се носени на аркади. Фасадата има ритам, кордон-венците се извонредно изработени. Во јадрото се јавува скалишен крак кој оди до највгорната партија, каде што се ѕвоната. Крива е поради слегнувањето на земјиштето.

- Фиорентинска школа

Средиштето на фиорентинската школа е во Фиренца. Карактеристична е сликаната фасада. Со тоа е отворен патот кон конструктивизмот (Verde Antico)





Може да се каже дека црквата **San Miniato al Monte** во Фиренца претставува најубавата градба од италијанската романика во моментот кога таа го достигнува својот врв. Таа е трбродна базилика без трансепт. За нејзината изградба се користени скапи материјали. Облогата на фасадата е од полиран мермер во две контрастни бои: бела и зелена Verde Antico (така наречена затоа што се користи уште од античко време). Лакот и конструктивните елементи се нагласени со употреба на различен материјал, односно тоа

што носи е од темнозелен мермер. Оваа тенденција е усвоена и во ренесансата. Фасадата е декорирана со сликани геометриски форми. Внатрешноста ни го покажува отпорот кон новата конструкција-надвишениот свод, тука централниот брод е архитравно покриен, а гредите се извонредно декорирани. Ентериерот е луксузен и не е пренатрупан со детали. Во внатрешноста декорациите се воглавно сликани. И таму постои нагласување на конструктивниот елемент. Се среќаваме со мозаици од стакло кои најчесто се со златна позадина (византиско влијание). Мотивите се од религиозен карактер.



Баптистериумот **San Giovanni** во Фиренца во основа има осмострано решение. Изграден е во 6 век, а во подемот на Фиренца е обновен и се наоѓа пред западната фасада на катедралата. Фасадата е изведена во бела и Verde Antico боја и се одликува со строги геометриски линии. Има нагласување на носивите елементи и извонреден ритам. Внатрешната обработка е со стаклен мозаик (влијание од Византија). Меѓутоа во овие мозаици јасно се отчитува западниот дух. Во композициите нема среденост и канонизација, туку се среќаваме со отвореност и присуство на слободен дух што претставува предулсов за развој на ренесанасата подоцна. Постои тенденција за реалистично прикажување на природата што е основен елемент во ренесансата

Јужна школа

Во архитектурата на Јужна Италија и Сицилија силно се чувствува влијанието на нејзините освојувачи. Станува збор за вкрстување на византиската со арапската традиција. Подрачјето на Сицилија во историјата влегува во склопот на повеќе држави: античка Грција, Картагина, Рим, а до 9 век е во склоп на Византија. Во 9 век ја освојуваат арапските племиња и нивна територија е до 11 век, кога норманските кралеви во Крстоносните војни ја освојуваат, со што и делумно остваруваат една од целите-протерување на Арапите од Европа. Норманите ја населувале северна Франција и во времето на Крстоносните војни, дел од нив се преселуваат во Германија, дел во Англија, но имало и мал дел кој ја населиле Сицилија и ја создале првата норманска држава на територија на Италија на чело со Џералд II. Тој, понесен од медитеранскиот амбиент создава држава со прекрасна култура и архитектура.
За палатата во главниот град на Сицилија, Палермо, Џералд II повикал византиски мајстори. Некои од просториите се сочувани и во нив се среќаваме со мозаици изведени во стакло. Потекнуваат од 8 или 9 век, од времето на иконоборството, затоа воглавно се пејзажи, имаат построга композиција, но се во западен стил.







Катедралната црква во Монреал претставува манастирска црква на монашкиот ред бенедиктинци. Комплексот има внатрешно двориште, клаустер, кое е богато со зеленило и во центарот има фонтана. Наоколу има перистил, преку кој се влегува во објектите, кои се во служба на манастирот. Столбовите на перистилот се двојни, одат во пар. Се јавува импост-капител, а секој од капителите е изработен на различен начин. Се јавува интарзија и човечка фигура во капителите. Формите и концептот на просторот се романски, централниот брод има архитравно покривање, а бочните бродови се засведени. Од источната страна ги гледаме вкрстените влијанија т.е. прекршените лаци, кои се по

арапско, а не готско влијание, така што прават забуна. Во апсидалниот простор и во внатрешноста се среќаваме со прекрасни мозиаци. Композицијата на Исус Христос е извонредна, а е поставена според византиската уметност.

Апулија

Архитектурата на овој простор е исто така подложена на влијанија од истокот, но тука посилни се западните влијанија. Влијанието на Ломбардиската школа се гледа на западната фасада, каде што во триаголниот завршеток се јавува аркада-мали слепи конзоли. Од друга страна француските влијанија ги согледуваме во појавата на деамбулаториум. Најубавите објекти се во градот Бари.

Ломбардиска школа

Големиот број ломбардиски архитектонски споменици од романиката може да ги поделиме во две поголеми групи, кои освен мали разлики се многу слични меѓусебе.
Тие се: веронска школа и миланска школа

- Веронска школа

Од времето на Карло Велики до средината на 9 век Ломбардија е во склоп на германските држави. Тука се среќаваме со струење на влијанија од Германија кон Италија и обратно. Во 1117 година на територијата на Италија се случил силен земјотрес, што според историчарите траел 40 дена и предизвикал рушење на целокупната архитектура. По овој земјотрес, доаѓа до голема обнова на објектите. Веронската школа не го прифака крстастиот свод, но фактот дека објектите се засведени кажува дека во периодот на обновата присутни се влијанија од Германија. Објектите на оваа школа се трокорабни. Централниот кораб е понекогаш засведен со крстаст свод, а понекогаш архитравно покриен, додека бочните се редовно засведени со крстаст свод. Постои ритам и одреден модул во концепцијата на основата, така што ширината на централниот брод е два пати поголема од бочните, за да се создаде травеј со квадратна форма. Нема деамбулаториум, а травеј се среќава кај некои објекти, но има и такви што немаат.





Сан Зенон во Верона е трокорабна базилика. Централниот брод е покриен со дрвена архитравна конструкција, а бочните бродови се со крстасти сводови. Оваа црква нема бочни галерии, па така во горната зона на бочните бродови се јавуваат прозорски отвори. Влезната партија е со мотиви од страшниот суд, кои исто така служат за опомена на верниците. Портата е двокрилна, изведена од бронза и секое крило е поделено на квадратни полиња. Мотивите за украсување се од Библијата. Интересна е споредбата во обработката на влезната партија и самата порта. Кај влезната партија мотивите се антички обработени, фигурите имаат пропорција, драперијата има пад. Портата која е дело на германски мајстори има рустична обработка што е знак за присуство на варварски вкус од Германија.

- Миланска школа



Најрепрезентативен објект од оваа школа е црквата **San Ambroggio** во Милано.Изградена е врз остатоци од римска базилика, која е обновувана во ранохристијанскиот период. Таа е трободна и нема трансепт, а во најисточниот дел од главниот брод има октогонална лантерна. Ова е подоцна смислено затоа што главниот брод нема прозори, па прозорите од лантерната го даваат потребното осветлување. На западната фасада имаме по пет лачни отвори на два спрата со две странични квадратни камбанарии кои се различни по висина. Пред западната фасада има затворен трем со слепи аркади. Главниот брод е низок и широк и се состои од четири квадратни травеи, раздвоени со снажни попречни лаци. Сводовите во главниот брод се од тула и кршен камен и се помасивни. Во ентериерот црквата се одликува со чистота.

РОМАНСКА АРХИТЕКТУРА ВО ФРАНЦИЈА

Во времето на романиката во архитектурата и уметноста, Франција била поделена на седум територии, кои живееле доста независно, изолирано, поради што ќе се појават седум архитектонски школи: норманска школа, северно-француска школа, бургундиска школа, оверњатска школа, провансалска школа, поатевинска школа, перигурдијска школа.

Норманска школа:
Најстарата од овие школи е норманската архтитектонска школа (од 11 век), која се одликува со најубавите романски градби во Франција. Оваа школа се развива во северозападниот дел на Франција - Нормандија.

Централниот брод е обично покриен со архитравна дрвена таваница, а бочните бродови со крстести сводови. Над бочните бродови има галерии. На источната страна обично има по 3-5 апсиди. Овде деамбулаториум обично нема. На западната страна често имаме две високи кули. Декорацијата е прилично скромна, воглавно геометриска. Главен инвеститор во оваа школа е Вилијам Освојувачот. Заради тоа оваа школа ќе има силно влијание врз романиката во Англија.

Најубавите објекти на оваа школа се изгорени, а тие се:



Св. Стефан (машка црква)



Св. Троица (женска црква)

Манастирскиот комплекс во Кан, кој е составен од две цркви: Св. Троица (женска црква) и

Св. Стефан (машката црква). Овие биле најголеми манастирски цркви во тоа време.

Северо-Француска Школа:
Оваа школа се развива на подрачјето на Париз и неговата поширока околина. Градбите од оваа школа подоцна во времето на готиката претрпеле разни измени, така што сосема малку од нив останале во првобитниот облик.

Над главниот брод тука е изработена дрвена кровна конструкција, а над бочните крстести сводови. Деамбулаториум со зракастите капели овде е редовна појава. Меѓу главниот и бочните бродови обично има аркади носени на масивни столбци. Скулптуралната декорација е прилично скромна.

Поголемиот број цркви од оваа школа се наоѓаат во Париз:
Сен Дениз во Париз
Сен Жермен де Пре во Париз





Сен Жермен де Пре во Париз

Сен Дениз во Париз

Бургундиска школа:
Оваа област (Бургундија) во тоа време била кнежевство. Овде дејствувале два големи монашки редови: клинезијанскиот и цистеринскиот кои ги создаваат најголемите манастирски комплекси.

Главниот брод бил засведен со прекршени сводови, а бочните со крстести сводови. Овде галерии и деамбулаториуми најчесто нема. На пресекот на главниот брод со трансептот се издига масивна квадратна кула. Оваа школа се истакнува со богата декорација, фантастично рељефно обработена фигурација доведена до највисоко ниво, која се приближува до слободната скулптура т.е. готската уметност.

Меѓу многубројните споменици, најзначајни се:



Ходочесничката црква во Клини е петбродна базилика. Имаме двострук трансепт. На влезот имаме две доста големи кули.





Кај црквата Св.Магдалена во Вазеле е значајна обработката на капителите (на пример мелење на жито и ставање во вреќа - симбол на стариот и новиот завет) како и целокупната декорација.
Црквата во Стен се одликува со многу голема декорација. Истакнат е полукружниот тимпанон на главниот портал. Во центарот е Исус заокружен со мандорла (елипса). Другите фигури кои го исполнуваат тимпанонот се помали (во зависност од заслугите во христијанството). Фигурите се редат во фризови кои некаде се прекинати. Надвратната греда е со фриз со тема од страшниот суд или борбата на доброто и слото. Евидентна е заложбата за определен ритам.

Оверњатска школа:
Оваа школа се развива на мала територија.

Над главниот брод засведувањето било со полуцилиндричен свод, а над бочните со крстести сводови. На пресекот на главниот брод со трансептот се издигнува висока октогонална кула. Ѕидовите се ѕидани од камен во различна боја, така што е нагласена полихромијата. Внатрешноста е едноставна и строга. Дамбулаториумот и зракастите капели се редовна појава.





Една од најубавите цркви на оваа школа е Св.Сернин во Тулуз

Провансалска школа:
Градбите на оваа школа се во јужниот дел на Франција. Поради географската положба школата е во контакт со антиката од Италија.

Деамбулаториум со зракасти капели и галерии нема. Скулптуралната декорација на фасадите, а посебно на вратите е извонредно богата со забележително античко влијание. Освен трибродни, се јавуваат и еднобродни базилики, а не е ретка и појавата на куполи. Засведувањето на централниот брод е со полуцилиндричен свод, а над бочните со четвртцилиндрични сводови.

Една од позначајните градби е црквата Нотр Дам во Авињон

Поатевинска школа:
Оваа школа дејствува на подрачјето на југозападна Франција.

Главниот брод на овие градби бил покриен со полукружен свод, а бочните исто со

полукружни или крстести сводови. Меѓу главниот и страничните бродови разликата во висина не е така голема, така што често трите брода се под ист двоводен кров. На источната страна редовно се појавува деамбулаториум со зракасто поставени капели. Во пресекот на главниот брод и трансептот се формира кула, а не купола, која завршува со остар стреласт кров. Декорацијата е богата, а често се случува и целата фасада да е покриена. Порталите се без тимпанон, а отворите се полукружно завршени.



Кај црквата Нотр Дам во Поатје целата фасада е рељефно обработена. Се јавуваат слепи аркади исполнети со ликови и разни рељефни приказни. Ова всушност е еден вид “рељефен стрип” од кој верникот лесно ги отчитува приказните. Кај влезот имаме две бочни кули. Кула се јавува и во пресекот на бочниот брод и трансептот.

Перигурдијска школа:

Објектите на оваа школа се градени и со извесни влијанија од византиската архитектура. Во поглед на архитектонскиот концепт оваа школа останала прилично затворена, за разлика од другите школи.
Најзначајни објекти од оваа школа се:



Во основата на црквата Св.Фронт во Периге имаме многу слично решение со црквата Св.Марко во Венеција, која пак е градена по примерот на црквата Св.Апостоли во Цариград. Бочни бродови нема, а со тоа ни галерии. Деамбулаториум исто така не се јавува. Кај оваа црква се покажува голем интерес кон куполата. Куполите на оваа црква се двојни.

Кај манастирот во Моисак имаме внатрешно двориште со двојни столбови и различни капители кои раскажуваат различни приказни.

## РОМАНСКАТА АРХИТЕКТУРА ВО АНГЛИЈА

Во 1066 година Британскиот остров го освоиле Норманите, преку кои монашките редови го донеле влијанието во религијата и во изградбата на религиозни градби. Во тоа време се градат најмногу: клинезијански, цистерински, августински и премонтрински манастири. Погрубо, градбите на оваа територија во романиката може да се поделат на две школи: англосаксонска школа и англороманска школа.

Англосаксонска школа

Оваа школа се развива од средината на 10 век, по завршувањето на борбите помеѓу Саксонците и данските кралеви. Таа носи многу особини од предроманската архитектура, но и од норманската и рајнската школа. Ѕидовите се лесни, кровните конструкции се дрвени, а градбите се витки. Квадратна кула се јавува на пресекот на главниот брод и трансептот или по две на западната страна.
Најзначјани објекти се:


Катедралата во Durham

Катедралата во **Durham** (со делови од 998 година) е покриена со надвишени крстасти сводови со ребра.

Манастирската црква во **Exter** (1019 година), Црквата во **Bosham**, Црквата во **Romsay** (средина на 11 век)

Англороманска школа
Градбите на оваа школа се издолжени со силно нагласен трансепт. Има трибродни, нормални цркви со три апсиди или со деамбулаториум со зракасти капели. Кон крајот на 11 век и почетокот на 12 век се појавуваат градби засведени со релативно тешки ребра. Во внатрешноста напоредно со распоредот на сводовите алтернираат гломазни кружни столбови. Најзначјни градби на оваа школа се:
Црквата во **Canterbury** (1070-1091 година), Црквата во **Rochester** (1078-1108 година), Црквата во **Norwich** (1121-1133година), Црквата во **Peterborugh** (1155-1175 година), Црквата во **Glastonbury** (втора половина на 12 век)

## РОМАНСКАТА АРХИТЕКТУРА ВО ГЕРМАНИЈА

За романската архтитектура во Германија се смета дека е од најчист облик. Овде конструкцијата добива најсовршен вид и скоро сите објекти се засведени со крстасти сводови. Крстастиот свод овде ја добива својата трансформација од нормален во надвишен крстаст свод, се до високо надвишен крстаст свод, кој е претходник на ребрастите сводови во готиката. Големото надвишување доведува до сознание дека колку е повисок сводот, дотолку се поголеми и силите што се движат по него во точката на ослонување, што во готиката ќе се трансформира како нов конструктивен елемент-ребро. По реброто одат напрегањата, додека облогата од сводот е само форма која треба да ја затвори површината.
За разлика од Франција и Италија, во Германија во периодот на романиката не се појавиле голем број школи. Најпозната школа е рајнската архитектонска школа, а во другите делови на Германија градбите се со незначителни разлики меѓу себе.

Рајнска архитектонска школа

Рајнската област е една од териториите, што биле во границите на Римското царство, така што срeќаваме остатоци од овој период што се многу значајни елементи, кои влијаат на развојот на романската архитектура во оваа област. Трговските патишта, кои се развиваат по течениeто на реката Рајна условиле брз развој на градовите. Градбите не се изведени од висококвалитетен материјал затоа што ова подрачје не нуди таков градежен материјал. Најчесто се гради во печена тула и не многу квалитетен гранит.
Елемент кој извршил силно влијание врз концепцијата на германските катедрали, а потекнува од времето на Карло Велики е одвивањето на литургијата на специфичен начин т.е. во манастирите и големите цркви литургијата се вршела истовремено и од монасите и од монахињите, што во другиот дел на Европа не било случај. Ова доведува до создавање на двојна црква под еден кров. Кај овие цркви се јавува олтарски простор и на источната и на западната страна. Во западната страна се одвива литургијата на монахињите, а во источниот на монасите. Кај некои од овие цркви се јавува деамбулаториум. Кули можат да се појават на западната (две) или на источната (една), а влезовите обично се од северната и јужната страна. Поради удвојувањето, објектите не се големи само во површина, туку и во височина, така што има расчленување по вертикала, а пооделни сегменти се развиваат и до четири нивоа. На местото каде што се пресекуваат трансептот и централниот брод се јавува уште една кула, која по силуетата треба да биде како купола, слична на куполата од пизанската школа, која е јајцевидна. Меѓутоа строгиот германски дух оди во полигонално решение, најчесто осмоаголно, кое завршува со црни кровови кои се секундарни.
Најзначајни градби на оваа школа:
Црквата Св.Марија на Капитол во Келн е решена како спој на триконхално и трибродно базиликално решение со деамбулаториум, што во Германија е исклучок. Главниот брод и трансептот се покриени со рамна таваница.
Црквата Св.Мартин Велики во Келн, Црквата Св.Апостоли во Келн, Црквата Св.Гереон во Келн



Катедралната црква во Вормс е изградена во 11 век. Таа е целосно крстасто засведена. Еден травеј од главниот брод одговара на два од бочните бродови.

Цркви во градовите: Мајнц, Трир, Шпаер, Лорш и Андернах



Богородичната црква во Лаах (11 или 12 век) е бенедиктинска опатија, двојна црква, со четвртаста средна кула меѓу две витки кружни кули и две мали четвртасти кули на исток, две апсиди на источните ѕидови на трансептот. Еден травеј на главниот брод одговара на еден травеј од бочните бродови. Целата црква е засведена со крстасти сводови.

Романска архитектура во другите феудални области на Германија
Во германската романска архитектура се среќаваме и со цркви кои не се двојни. Има и цркви со кружни и конхални решенија, најчесто тетраконхални издолжени решенија, кои се преку Ломбардија дојдени од Византија. Во архитектурата нема никаква пластична декорација. Влијанието но Ломбардија се забележува и во завршетокот на кровната партија, каде што има слепа аркада. Кај некои објекти слепата аркада прераснува и во типот на отворена галерија, слично како во пизанската школа. Интересна е формата на капителите, која претставува полутопка со одрежани краеви и наликува на пресечена пирамида поставена наопаку. На капителите нема декорација. Се е едноставно и единствена декорација може да се види на саркофазите, амвонот или во некој елемент од просторот како што е предикалницата - место каде што се читаат библиските текстови. Под влијание на француската романика се среќаваме со розети.
Најзначајани објекти се:
Домот во Аугсбург (994 година), Црквата Св.Михаел во Хилдесхајм (1010 година), Црквата во градот **Mittelzele**, Црквата на островот Рајхенау
Формата на црквите била строго пропишана од монашките редови. Постоеле книги кои ги содржеле елементите кои можеле да се јават во една црква во зависност на кој монашки ред таа му припаѓа.

## РОМАНСКАТА АРХИТЕКТУРА ВО ШПАНИЈА

Иберискиот полуостров, денешна Шпанија и Поругалија, се до 11 век бил под власт на Арапите. Затоа предроманската архитектура се развивала во слободните краеви на планините во северниот и источниот дел на полуостровот. Со освојувањето на оваа територија во првата половина на 11 век од Французите, монасите од клинезијанскиот и цистеринскиот ред започнуваат со интензивна изградба на манастири.



Манастирот Сантијаго де Компостела е едно од најпознатите светилишта воопшто во романиката. Се верувало дека во овој манастир се наоѓал гробот на апостолот Јаков. Овде имаме клаустер - отворено двориште опкружено со тремови со столбови. Порталот е многу декоративно обработен. Се јавува интерес за реализам, што се гледа најмногу во скулптурата. Подовите се од мермер кој делува раскошно. Оваа катедрала е ходочесничка.

## РОМАНСКАТА АРХИТЕКТУРА НА БАЛКАНСКИОТ ПОЛУОСТРОВ

Романската архитектура на Балканскиот полуостров почнува масивно де се појавува со интензивното дејствување на бенедиктинците. Значаен е фактот што во 11 век се формира Барската архиепископија. На оваа архитектура силно Ќе влијаат и античките традиции (остатоци од античката архитектура на Балканот - Диоклецијановата палата во Сплит). Трговијата со Италија донела извесни тамошни елементи. Најголемиот број на градби се во облик на трободни базилики без трансепт, кој се јавувал само во ретки случаеви.

На местото на црквата Св.Трифун во Котор отпрвин постоела ротонда, за да подоцна во 12 век биде подигната трободна базилика. Нејзиниот главен брод е засведен со тешки ребрасти сводови, освен над третиот травеј над кој се претпоставува дека имало купола. Бочните бродови се исто така засведени со крстасти сводови. На западната фасада имаме две бочни кули.
Св.Стошија во Задар е трободна базилика. Бочните бродови се со крстасти сводови. Олтарот е силно исфрлен.



Катедралата во Трогир катедралата е изградена во романски стил, а подоцна на романските сводови се додадени ребрасти сводови. Карактеристична е двоспратната камбанарија, чиј прв кат е со готска декорација и има прекршени лаци, а вториот е изведен подоцна во ренесансата.

Црквата на доминиканскиот манастир во Дубровник е форма на трокорабна базилика без трансепт и кула што алудира на византиско влијание.
Фрањевичкиот манастир во Дубровник е дело на Михе Брајков од Бар. Овој објект претставува еден од последните блескави манифестации на романиката на Балканот. Неговиот клаустер е обработен во чисто романски стил и наликува на клаустерот во Монреал. Перистилот е засведен со крстасти сводови, на секој травеј му одговара голем лак кон атриумот. Големиот лак е интерполиран со двојни столбчиња, кои се со помала димензија. Капителите се со различна декорација и со извонредна обработка.
Кулата-камбанарија кај катедралата Св.Дуе во Сплит е најубав пример од овој тип градби во романски стил. Објектот во основа е квадрат, со висина од 7 катови. Таа е извонреден пример за познавањето на статиката на старите мајстори. Како се оди од доле нагоре се јавуваат се поголем број прозорски отвори со што се намалува масата на горните катови.

ЦИВИЛНА И ВОЈНА АРХИТЕКТУРА

Станбените згради во овој период добиваат специфични одлики. Во зависност од територијата тие биле изработувани во дрво или камен. Поретко се сретнува и изработка од тула. Тие најчесто биле тесни и длабоки. Во приземјето обично се сместувала некаква работилница или дуќан, а на спратот се живело.

И во овој период ќе бидат забележани изградби на тврдини. Тие се правеле заради честите судири на феудалците во тоа време. Тие биле градени по византиски терк. Често биле со неправилна форма и се прилагодувале на конфигурацијата на теренот. Ѕидовите биле зајакнати со назабени кули кои често излегувале од рамнината на ѕидот. Главната одбранбена кула - донжон била сместена на најнепристапните места. Влезот исто така имал две кули.

# РОМАНСКА УМЕТНОСТ
## СЛИКАРСТВО

Сликарството, за разлика од вајарството не напредува многу од претходната епоха меѓутоа има видлива разлика.



На сликата на Св.Марко од Корбејското евангелие јасно се отчитува новото сваќање за сликарството. Целата композиција изобилува со криви и завиени линии.



Фреската ѕидање на вавилонската кула е длабоко драматична композиција, полна со напорна работа. Самиот Господ овде непосредно учествува во прикажаната и е претставен како им се обраќа на градителите. За рамнотежа од другата страна стои Нимрод.



Емајлираната плоча преминување на Црвеното Море е изработена од мајсторот Николас од Вердун. Фигурите се облечени со набрани и наводенети облеки преку кои јасно се отчитува нивното тело. Во ова дело се согледува зачетокот на готската уметност.



Сликата пролетен пејсаж од ракописот Кармина Бурана припаѓа на песната во чест на славата на пролета. Од класичниот период ова е прв пејсаж во уметноста на западот. Помеѓу билните орнаменти распоредени се животни и птици. Дрвјата, лозниците и цвеќето се претставени на многу апстрактен начин. Целата оваа композиција изобилува со многу енергија.

## РОМАНСКА УМЕТНОСТ
## СКУЛПТУРА



Првобитната положба на плочата со апостолот од црквата Св.Сернин во Тулуз не се знае. Денес таа е сместена во деамбулаториумот. Оваа плоча не била предвидена да се гледа само од блиску. Апостолот е врамен со архитектонска композиција. Овој апостол се одликува со исто достоинство и непосредност како во вајарството на архајска Грција.



Јужниот портал на црквата С.Пјер во Моисок



Источната страна на јужниот портал на црквата С.Пјер во Моисок

Кај јужниот портал на црквата Сан Пјер во Моисок карактеристични се тримото и довратниците. На тримото се обработени човечки и животински облици со неверојатна совитливост. Овој портал исто така има богато обработен трем. Карактеристична е источната страна на овој трем каде се обработени старозаветни и новозаветни теми.



На западниот тимпанон на катедралата во Аутун е прикажана сцена од мерење на душите. Во дното мртвите се подигаат од гробовите обземени од страв поради тоа што биле нападнати од змии. Горе нивната судбина виси на кантар на кој ѓаволите стојат на едната страна, а ангелите на другата. Спасените души овде се држеле за ангелските алишта, а осудените биле фрлани во пеколот.



Тимпанонот на средниот портал на Св.Магдалена во Везеле е еден од најубавите тимпанони во романиката. Оваа тема имала специјално значење за време на крстоносните војни. Според неа должност на секој христијанин е да го шири евангелието. Во средината е претставен Христос и апостолите. Зраците на светиот дух паѓаат врз апостолите. На надвратникот се претставени сцени од небожјиот свет. На архиволтата се претставени знаците на зодијакот и месечните работи.



Средниот портал на црквата Сен Гилес де Гард е едно од најголемите ремек дела на романската уметност. Карактеристични се неговите слободни столбови, вајани скоро како полна пластика. Овие статуи стојат на згрчени грабливи животни.



Фигурата на крал Давид на фасадата на катедралата во Фиренца е изработена од Бенедето Антелами - најголемиот вајар на италијанската романска уметност. Неговите дела се препознатливи заради посебниот стил што го поседуваат. Овде повторно се гледа желбата за контрапост ставот. Тој е поставен во архитектонска рамка.



Статуата во форма на лав се наоѓа на некој висок столб кој го подигнал Хенрик Лав пред својата палата. Ова е една од малкуте слободни статуи во романиката. Таа го симболизира војводата, според што го добил и својот прекар.

# ГОТСКА АРХИТЕКТУРА

Името готска потекнува од времето на Ренесансата, во 16 век, кога се мислело дека е варварско се што не е градено според античките т.е. грчко-римските естетски принципи (што е случај со готиката), така што тие ја нарекле според германските варварски племиња Готи, кои од Скандинавија се преселиле во Европа. Готите немале архитектонска традиција, што јасно ни укажува дека врската меѓу овие два поими е многу слаба.

Готската архитектура се појавува во рамките на феудалниот систем, но сега доста изменет. Ова е време кога трговијата станува се поинтензивна, а со тоа се развива и занаетчиството. Трговијата не само што се одвивала помеѓу поединечните феудалци, туку и со земјите на источното средоземје. Со тоа се повеќе јакнело стоковно-паричното производство.

Во романскиот период заради разединетоста на феудите имавме различни архитектонски школи на различни територии. Сега архитектурата е повеќе територијално поврзана и може да се прати по нејзиниот временски развој.

Во ова време градските општини се натпреварувале една со друга меѓу другото и со подигање на што поимпозантни градби. Во подигањето на овие градби учествувале и слободните градски занаетчии и градители кои не биле оптоварени со старата традиција како што биле монасите. Со реална и конструктивна претстава за светот и животот, занаетчиите во архитектурата и уметноста внесуваат повеќе динамика, смелост и живост. За таквиот израз биле потребни и постабилни конструктивни елементи како ребрастиот свод, прекршениот лак и потпорниот лак.

Ребрастите сводови биле употребувани многу порано во разни епохи и краеви. Ги сретнуваме уште во римското градежништво и персиската архитектура. Ги сретнуваме и во романската архитектура. Овие сводови во времето на готиката еволуираат во разни облици и скоро секаде се употребуваат. Сега наместо пресек на два полуцилиндра, се вкрстуваат два прекршени свода. Ваквиот пресек станува погоден не само за сводови над квадратни полиња, туку и на правоаголни, па и неправилни трапезни полиња како во деамбулаториумот.

Во почетокот само вкрстените делови на сводовите имале прекршена линија, додека бочните и челните лаци го задржале својот облик. Подоцна линијата на лаците ќе стане прекршена, така да ребрастиот свод и прекршениот лак ќе бидат неразделно поврзани. Подоцна ребрата ќе бидат изведувани независно од сводовите (врз ребрата налегнувале сводовите). Сега самиот свод бил изработуван од далеку потенки делови и станувал полесен.

Во овој систем на ребра и лаци сите коси притисоци се концентрираат во однапред одредени точки во кои тие меѓусебно се неутрализираат и сведуваат во приближно вертикална резултанта. Овие сводови се потпираат на редица на столбови, односно потпирачи. Овие столбови кои се наоѓаат помеѓу главниот и бочните бродови се изложени на многу големи коси притисоци од ребрастите сводови над главниот брод. Во првата третина на својата висина тие се потпрени и поврзани помеѓу себе со попречни и бочни лаци и ребрата од сводовите над бочните бродови. Во втората третина тие се прифатени од лаците и ребрата од сводовите над галериите. Нивната горна третина останува недоволно обезбедена и изложена на јаки притисоци од сводовите над главниот брод. Заради ова од надворешна страна се изведуваат потпорни лаци кои над крововите над бочните бродови го предаваат овој притисок на контрафорите (изработени попречно над секој внатрешен столб).

Готиката е поделена на неколку делови односно периоди во кои таа се развивала. Дадени се многу теории од кои ниедна не може да се земе за потполно точна затоа што одредени елементи не еволуирале паралелно. Инаку може да се направи груба поделба на рана, зрела и касна готика. Оттука најреално е елементите да не се проучуваат групно, туку самостојно како навистина се развивале.

Главните елементи на готската архитектура почнуваат да се истакнуват во втората половина на 12 век во Северна Франција, во Париз.

## ГОТСКА АРХИТЕКТУРА ВО ФРАНЦИЈА

Најголемиот број француски готски храмови, скоро без исклучок, имаат базиликално решение. Најчесто се трободни базилики, понекогаш и петбродни, со трансепт, што може да биде едноб447 роден или повеќеброден. Трансептот е издолжен, така што во основа црквата претставува латински крст. Карактеристично е тоа што трансептот има иста височина како и централниот брод. Во пресекот на централниот брод и трансептот се јавува квадратна или осмострана кула. Скоро секогаш постои деамбулаториум со зракасто поставни капели, кои може да бидат поврзани со кружен ѕид.

Важна улога во готската катедрала имаат галериите, кои со тек на времето повеќе пати ја промениле својата форма, која е отчитлива и од надвор. Галериите во прво време биле прости, со изразена висина и ширина. Подоцна, тие се стеснуваат и ја задржуваат височината, а поради тоа се оневозможува отворање на прозорски отвори. Со тек на време нивната височина се намалува и на ѕидовите од централниот брод се јавуваат прозорски отвори.

На западната страна е влезот, каде што се среќаваме со портали. Порталите потекнуваат од Романските, а воглавно имаат иста архитектонска композиција, со таа разлика што тимпаноните и архиволтите добиваат прекршена линија. На почетокот порталите се обично засечени во самата рамнина на ѕидот, а подоцна се повеќе се истураат нанапред, а над архиволтите се добива некој вид на чипкан фронтон, наречен габл. Ваквите завршетоци на архиволтите се појавуваат и над прозорските отвори.

Прозорите во почетокот биле едноставни и тесни. Тие се многу високи и завршени со карактеристичен прекршен лак. За да може светлоста полесно да продре во внатрешноста рабовите се закосени и спрема надвор и спрема внатре. Подоцна тие се шират, а отворите стануваат дводелни, троделни, четвороделни, па и повеќеделни.

Розетите најчесто ги среќаваме во централниот дел на западната фасада, како и на фасадите на трансептите, но не ретко ги среќаваме и на тимпаноните на порталите, а уште почесто на тимпаноните на прозорците. Тие се со големи димензии и имаат кружна форма, а понекогаш кругот е впишан во квадрат. Ако ги анализираме составните делови на розетата, ќе видиме дека е составена од низа на прозорски отвори чии долни делови се составени во една точка. Со спојот на прозорските отвори се добиваат вертикали кои даваат впечаток на зраци.

Профилите со текот на времето исто така се менуваат. Во почетокот донекаде се слични со Романските, но со времето постануваат се подинамични и поживи. Почнуваат редовно да се исцртуваат со слободна рака. Профилите често добиваат призматични и остри прекршувања.

Столбовите во почетокот се доста гломазни, кружни и сосем едноставни, со релативно крупен капител над кој се развиваат лаци и ребра. Набрзо се почнува со прилепување на столбот на помали колонети со свои посебни капители и се создава еден вид сноп. На секоја колонета одговара по еден лак или ребро. Со ова капителите стануваат се помали за да подоцна и потполно изчезнат.

Фасадите во почетокот се мирни и едноставни. Поделени се во неколку хоризонтални зони, а вертикалната поделба ја прават контрафорите. Во почетокот односот меѓу хоризонталата и вертикалата е во рамнотежа, додека подоцна се повеќе се истакнува вертикалата. Во подоцнежните периоди фасадите добиваат и се повеќе скуптурална декорација, како еден вид чипкаста површина. Скулптурата ја среќаваме на порталите, прозорците, фризовите на фасадата и галериите. Мотивите се земени од црковните текстови и апокалипсата. Готската скулптура се ослободува од тромоста и укоченоста и станува жива и динамична. После долго време лицата добиваат израз - емоција. Фигурите се карактеризираат со изразена вертикалност и статичност, имаат строго држење, а облеката им е стилизирана. Главата е во движење кон напред или назад, со поглед лево или десно. Женските фигури особено Богородица се прикажани со поизразена вертикала и често се свиткани. Во почетокот скулптурата ја среќаваме и на капителите, а подоцна таму ја нема. Кај капителите се појавува декорација во вид на листови од лоза, даб, липа, а акантусот потполно исчезнува. Билната декорација освен на капителите ја среќаваме и на косите рабови од фронтоните, порталите, прозорците и на стреластите завршетоци кои ги среќаваме над контрафорите. На врвот на фронтонот и на стреластиот завршеток се јавува крстолик цвет.

Внатрешната декорација воглавно се сведува на сликање на фрески и изработка на витражи - прозорци од боено стакло.

Применета уметност

Фреските се многу ретко работени. Тоа доаѓа оттаму што со отварањето на повеќе и на поголеми прозорски отвори, се смалува местото за развивање на ѕидно сликарство. Најчести претстави се danses macabres - мртовечки игри, композиции во кои се помешани живи ликови со костури, кои на верникот треба да делуваат исто како сцени од страшниот суд.
Тоа што се губи во фрескосликарството, се надополнува со брзиот развој на уметноста на боено стакло - витраж. Познато е дека уште во романиката се среќаваат прозорски отвори застаклени со боено стакло, така што веќе кај најстарите готски катедрали се среќаваме со извонредно изработени витражи. Мотивите за композициите се црпени исто како и кај скулптурата. Витражот се изработува на следниот начин: стаклената маса се бои, на нејзината површина се додавани црти и друг слој од стакло за да се добие сенка, па сето тоа заедно подоцна се загревало за да се добие една целина. Поединечни парчиња од стакло, кои најчесто претставуваат целина се споени со оловна лента. Вака споени, деловите се вклопувале во рамка од ковано железо. Боите се бистри, а најзастапени се: пурпурно црвена, азурно сина, смарагдно зелена итн. Подоцна боите се понежни и затоа нивниот ефект е послаб.

Таписерии - Во средниот век Париз е средиште за изработка на таписерии. Тие биле омилени кај племството, кое ги користело во своите домови за украсување на голите ѕидови или како преграда меѓу две простории. Темите со кои биле украсувани таписериите најчесто биле световни, витешки доживувања, љубовни случки и легенди.

Илуминации - Тие се сликани на прегаментот од ракописот. Украсувањето на буквите од почетокот на книгата или поглавјето било чисто декоративно и тоа во вид на линеарна арабеска, која ја украсувала целата страница. Мотивите се земени од билниот и животинскиот свет. Некои илуминации ја зафаќаат целата страна и преку самиот цретеж го објаснуваат текстот.

Полиптих претставува икона изработена на дрвена подлога и ако таа е составена од два дела се нарекува диптих, а ако е трикрилна - триптих. Ваквите икони, кои биле во црквите биле со огромни димензии, додека се правеле и помали, кои луѓето ги чувале во домовите за молитва.

Во готиката скулптурата ја среќаваме и во надворешноста и во внатрешноста на објектите. Темите кои се обработувани имаат за цел да го насочат размислувањето на верникот и ги третираат неговите лоши и добри особини. Човековото расипништво е персонифицирано во гола женска фигура - лухурија, која што е затегната со јарешка кожа. До нејзината фигура секогаш се наоѓа ангел чија насмевка на верникот треба да му посочи дека иако згрешил, сеуште има спас ако верува во Бога. Сите фигури се поставени високо, а нивниот израз е свртен надолу кон верникот. Некаде скулптурата е обоена со пастелни, нежни бои, а во обработката на главата се среќаваме и со позлата.

Регионални школи во француската готска архитектура

Француската готика најдобро може да се издиференцира по временски, а не по територијални разлики. Сепак, разлики во изградбата во различните области на Франција постојат. Така освен најважната градителска школа Ile de France, од која започнува развојот на готиката во Франција, има уште пет школи. Тие се школите од областите: Нормандија, Шампањ, Бургундија, Мида и Анжу. Разликите во концепциите на овие школи не се големи.

Позначајни француски готски катедрали се:

Катедралната црква во Сен Дени била изградена во романски стил, а по пожарот била обновена во готски стил.





Катедралата **Notre-Dame** во Париз (околу 1163-1200 година) Западната страна на катедралата, на која се наоѓаат влезовите, е поделена на три зони со хоризонтални венци. Во првата зона се среќаваме со три одвоени портали, а во втората има три широки прозори и огромна богата розета која доминира во горниот дел. Средишната порта и прозор се со поголема висина од страничните, а меѓусебно се одвоени со скулптурални столбови. Овие столбови претставуваат противтежа на хоризонталните венци. Средниот протал е познат и како портал на страшниот суд. Во средината на тимпанонот е поставена фигура на Исус - судија, Богородица и Свети Јован. Архиволтите се скулптурално украсени со ангели и светци. Кај оваа катедрала ги нема карактеристичните готски стреласти завршетоци на кулите. Тука тие се покриени со терасести кровови.





Катедралата во Шартр (обновена 1194-1220) Градбата е на брдо и доминира над целиот град. Карактеристични се бочните кули како и внатрешниот ентериер. Кулите на западната фасада се разликуваат по својот облик и размер. Северната кула има стреласт завршеток со богата чипкаста декорација. Розетата на западната фасада е составена од три концентрични круга. Прочуени се порталите на западната страна. Овде ликовите на старозаветните владетели далеку попластично се издвојуваат од рамнината на ѕидот. Тие се споени со колонетите кои ги носат и со нив сочинуваат нераздвојна целина. На нивните глави се чувствува тежнеење кон природни облици и внатрешен израз. На север и југ од трансептот имаме уште по три портали кои исто така се работени со големо внимание како и главниот портал. Оваа катедрала е единствена со девет портали.

  

Катедралата **Notre-Dame** во Ремс претставува прекрасен пример на зрела готика. Таа е тробродна базилика со изразена вертикалност, со повеќеброден трансепт и зракаст деамбулаториум. Препознатлива е по чипкастиот фронтон и по тоа што кулите немаат стреласти завршетоци. Интересни се обработките на порталите и фасадите. Овде за прв пат сретнуваме лица кои се смеат - симбол на почеток на ново општество ослободено од феудалните стеги. Се забележуваат и релјефни композиции со "месечни работи" со што се сака да се потенцира дека и со работа човекот може да се искупи од гревовите.

## ГОТСКА АРХИТЕКТУРА ВО ФЛАНДРИЈА И ХОЛАНДИЈА

Овде готиката се јавува рано, уште во 12 и 13 век. Секој град добил катедрала со што граѓанската класа сака да ја истакне својата моќ. Готиката тука е модифицирана и тоа во деловите кои се во близината на Франција, таа носи француски белези, а во деловите кон Германија е под влијание на германската готика. Разликата во објектите е пред се во градежниот материјал. Готските градби се од камен, меѓутоа таму каде што го нема тие се изработуваат од тула, што директно оневозможува раскошна скулптурална декорација на фасадата. Објектите се со базиликален облик, трансептот и централниот брод се со иста височина, а во нивниот пресек се јавува стреласт завршеток без функција, имаат четириаголна масивна кула или купола. Кај фасадите има расчленување по хоризонтала со вертикални елементи со што се нагласува висината на објектот. Кај западната фасада во долната зона се порталите, кои се со завршетоци - габлови, се губи розетата над средниот портал, а се јавува готски прозорец со прекршен лак.

Француското влијание се чувствува посилно во втората половина на 12 век во градовите Orval и Chambrai, во 13 век во Aulnes, во олтарскиот дел на катедралите во Tournai, на катедралата St.Martin во Upres и на катедралата St.Gudule во Bruxellesy, како и на катедралата во Bruges и катедралата во Utrecht.

Во текот на 14 век се градат катедрали под вкрстено француско и германско влијание. Тоа се црквите во: Dodrecht, Huy, Malines, Anvers и Hal. Последната од овие, катедралата во Хал со богатството од облици ја предвидува пламената готика, на која и припаѓаат следните градби: Notre Dame во Bruxellesy, црквата Св.Петар во Louvin и Layden, црквата St.Bavon во Haarlem и катедралите во Anvers и Utrecht. Покрај овие градби, изработени во камен, се градат и градби од тула или комбинирано од тула и камен, со што се добиени прекрасни ефекти. Најзначаен ваков пример е црквата во Hoogstralen, во близината на Anvers.

## ГОТСКА АРХИТЕКТУРА ВО ГЕРМАНИЈА

Со јакнењето на градските општини во Германија, тие се здружиле во моќен трговски сојуз наречен Hanza. Тие контактирале со француските трговски организации, преку кои готската архитектура ќе се пренесе во полн сјај и во Германија. Готиката во Германија со извесно задоцнување се појавува во 12 век со сите нејзини значајни белези.

Разликата во готските градби во Германија најмногу е условена од времето во кое тие се градени. Во почетокот, во 12 век, таа е со поизразено француско влијание, додека подоцна таа се прочистува и доаѓа до израз германскиот менталитет,

строгост, јасност и чистина. Чистината произлегува и од употребата на тулата како градежен материјал, која не дозволува скулптурална декорација. Меѓутоа, тоа е случај и во изградбата со камен. Подоцна се губат и одредени елементи од општата концепција на готските објекти како: галериите, трансептот, деамбулаториумот со зракасто распоредени капели, на западната страна многу често наместо две се појавува една кула-камбанарија со скромна надворешна обработка.

Регионални школи во германската готска врхитектура
Во Германија имало шест архитектонски школи, кои се географски поделени: рајнска, вестфалска, саксонска, северна и северноисточна, швапско-франконска и баварска школа. Поради прилично силните врски меѓу овие покраини, разликите меѓу овие школи не се премногу големи. Тие различно доминираат во различни периоди, како што рајнската била во 13 век и почетокот на 14 век, кога таа била во врска со француската архитектура, додека последните две се развивале самостојно, паралелно со развитокот на градовите на овие територии во текот на 14 век, а особено во 15 и 16 век.
Позначајни германски готски катедрали:



Катедралата во Келн (1298-1322 година) е една од најзначајните потполно готски градби. Нејзината изградба е започната во 12 век, кога се изградени олтарскиот дел и долните партии од кулата камбанарија. По три века изградбата продолжила, а останува незавршена се до 19 век. Таа е петобродна базилика. Над вратите и прозорците се јавуваат габлови, над порталите архиволти, а лаците се доста извишени. Прозорците се со извонредно изработени витражи. Фасадата е со декоративна обработка. Декорацијата е релјефна, а мотивите се религиозни и тоа: сцени од страшниот суд (западната фасада), сцени од стариот завет (на северната фасада) и сцени од новиот завет (на јужната фасада). Фасадите се во стилот на зрела готика, телата имаат анатомија и движење.





Богородичната црква во Либек - целата концепција на објектот е крута и чиста. Изградена е од тула, а декорацијата е изведена со вметнување на појаси од белузлав камен, кој формира венец од четворолисни медаљони. Прозорците се бифорални.

Катедрали со по две кули-камбанарии на западната страна:
Катедралата Св. Елисавета во Марбург
Катедралите во: Штрасбург и Регенсбург

Катедрали со една кула-камбанарија на западната страна:
Катедралата во **Freiburg im Brigsau**
Катедралите во: Ахен, Ерпурт, Регенсбург, Улм, Франкфурт и др.

ГОТСКА АРХИТЕКТУРА ВО АНГЛИЈА

Готиката во Англија се појавува во 12 век, под влијание на французите, но многу брзо се ослободува од тоа влијание и се развива со самостојни белези. Познато е дека ребрестиот свод во Англија се појавува уште во преодот од 11 во 12 век. Во француската готика се среќаваме со потенцирање на вертикалата на градбите, што во Англија е обратно - се потенцира хоризонталата, така што на главниот брод му се додава уште еден трансепт, со што се издолжува олтарскиот простор, а објектот добива на длабочина. Апсидата е октогонална, без деамбулаториум, додека кулите-камбанарии на западната страна не се изразени, туку се вклопуваат во фасадата како да се нејзин составен дел, со што таа добива во ширина. Во пресекот на главниот брод и трансептот се јавува силна четвороаголна кула, која што доминира. Во дефинирањето на готиката во Англија се разликуваат три стила, кои произлегуваат од начинот на обликување на ребрестите сводови. Тие се:

геометриски стил (1250-1310 година) Најпрочистена форма во обликувањето на ребрестиот свод. Сводот се состои од четири ребра (минимум), а може да добие уште едно ребро со што станува шестоделен.
декоративен стил (1310-1360 година)
Кај овој стил бројот но ребрата на сводот се умножува зракасто во вид на лепеза. Ребрата се потфаќаат со едно ребро кое оди по хоризонтала на целата осовина на главниот брод, со што уште повеќе се нагласува длабочината на објектот.
перпендикуларен стил (1360 година - 15 век)
Обликувањето на сводот е декоративно. Ребрата образуваат лепези, нивниот број се умножува, а тие се преплетуваат во вид на чипка, која добива вегетабилни и сталактивни форми. Главните ребра се скриени зад лепезите. Кај овој свод не е јасно што носи, а што е носено.

Позначајни англиски готски катедрали:





Катедралата **St.Mary** во **Sailsbury** - Доминира снажна кула, а на западната фасада кулите-камбанарии се втопени во фасадата. Порталите се занемарливи за разлика од Франција, каде што тие доминироат. Расчленувањето на фасадите се одвива по хоризонтала со аркади со прекршени лаци, кои формираат ниши во кои се

поставени скулптури. Розетата изостанува, а се појавува обичен прозорец во вид на монофора, бифора или трифора. Објектот е со нагалсена хоризонтала.



Катедралата во **Lincoln** - Расчленувањето на фасадите е со арки кои делуваат монотоно и имаат поинаков израз. Главниот портал допира до под самиот венец бидејќи долните партии на камбанариите се масивни и потекнуваат од романиката, а се довршени во готиката. Кулите на катедралата се повлечени поназад.





Катедралата во **Walles** - Порталите се редуцирани во однос на фасадата, скоро занемарливи. Доминира венецот со низа отвори во вид на прозорци или ниши. Во нишите е поставена скулптура, што изостанува во порталите. Кај оваа катедрала може да се забележи тежнение таа да се протега во ширина (хоризонтала). Бочните кули се претопуваат во фасадата.



Капелата на **Henry VIII** во опатијата во Westminster во Лондон (15 век). Во долната партија се наоѓаат гробовите на Henry VIII и неговата жена Елизабета од York. Сводот над главниот брод е во перпендикуларен стил.

Други позначајни англиски готски катедрали се:

Катедралата во **York**, Катедралата во **Winchester**, Катедралата во **Canterbury**

Регионални школи на англиската готска архитектура:
Обично се разликуваат три школи, географски поделени: јужна, која е под силно влијание на француската готика, северна, во која благодарение на подобриот квалитет на каменот и оддалеченоста од Франција имало тенденција кон поголема строгост, едноставност и монументалност и централна, која ги спојува особините на претходните две школи во една целина.

## ГОТСКА АРХИТЕКТУРА БО ИТАЛИЈА

Традицијата во градењето на подрачјето на Италија било отсекогаш силно, така што готиката тука претрпува најмногу промени. Пред се романиката е силно развиена, а готските елементи се аплицираат врз постојни романски градби. Кога се градат нови објекти, тие се компромисно решение меѓу романскиот и готскиот стил. Главни карактеристики на италијанските готски објекти се:
- тие имаат многу помали димензии и волумен
- најчесто се трибродни, а во пресекот на главниот брод и трансептот без исклучок се јавува купола
- обликувањето на западната фасада е специфично: двете кули-камбанарии исчезнуваат, а се јавува една кула која е надвор од црквата, што настанало под романско влијание
- третманот на фасадата е поинаков: прозорските отвори се редуцирани до минимум, а доминира ѕидното платно, исто под романско влијание
- во внатрешноста се видливи ребрата од ребрастиот свод; често конструкцијата е затворена архитравно, со рамна таваница, така што не е видлива однадвор (романско влијание)

Позначајни италијански готски катедрали се:





Катедралата **Santa Maria de la Fiore** во Фиренца - Општата концепција е во чист готски стил. На пресекот на главниот брод и трансептот се јавува купола, која што е изведена подоцна во 15 век од архитектот Филипо Брунелески (со нејзината изградба започнува Ренесансата во Италија). Специфична е обработката на фасадата, на која не доминира камената пластика, како во Франција, туку се има тенденција за обложување со мозаици. Камбанаријата ја започнува Џото, а ја завршуваат Никола и Џовани Пизано. Таа ги носи сите одлики на зрелата готика. Прозорците се обликувани како бифори и трифори. Фасадата е обложена со мермер во бела и розе боја. Со наизменично менување на боите е добиен полихромен ефект.



Катедралата во Оривието - Ослободувањето од романските традиции е тешко, така што романски елементи на готските градби во Италија редовно се среќаваат. Така на оваа катедрала се среќаваме со полукружни портали. Целата фасада е една рамна површина, која е поделена на полиња. Тие полиња се триаголни или четириаголни и се добиени со изведба на мозаици. Освен мозаици на фасадата се присутни релјефи на столбците и скулптури поставени во ниши. По височина е многу повисока од другите готски објекти на подрачјето на Италија.

Сите објекти наброени до сега се со трансформиран израз на готиката, додека со најчиста готика се среќаваме на:





Катедралата во Милано (започната во 12 век, а се градела во 16 и 19 век, а на неа се работи и денес). Во основа е петобродна, од кои највисок е централниот брод, но не многу различен од бочните бродови кои се втопуваат во потпорните лаци. Во Италија карактеристично е тоа што бочните бродови се доста високи, така што потпорните лаци изостануваат, затоа што ја губат улогата. Црквата има троброден трансепт, кој во пресек со централниот брод оформува купола, која однадвор е маскирана со осмоаголен тамбур-кула. Катедралата е грандиозен објект со изразена висина (висината на бродовите одвнатре е 42м), но таа делува масивно што е последица од романската традиција. Крововите не се стрмни, како француските, тие се благо прекршени, така што некои делови се проодни и со внатрешни скали се стигнува до тамбур-кулата. На западната страна кули-камбанарии нема. Она што ја прави готска оваа градба е нејзиното фасадно обликување, кое е скоро филигранско. Прозорците се огромни и камената пластика го дефинира нивниот тимпанон. Тие се застаклени со витражи, што создава силен ефект во внатрешноста. Присутни се стреластите завршетоци, аркадите се поликонхално обработени, а објектот е преполнет со декорација. Во обработката се среќаваме со скулптури, поставени на постамент. Изработени се 3500 фигури и сеуште има празни места, така што конкурсот за изведба на скулптурите трае до денес. Скулптурата бидејќи се работела во разни периоди има различни белези, но воглавно е ренесансна. Поради големиот број на скулптури, оваа катедрала се нарекува отворен музеј на скулптурата на Ломбардија. Среќаваме фигури и во утилитарните делови на фасадите, како кај олуците кои се во вид на животни, човечки фигури или фантастични суштества низ кои протекува водата. Олуците се нарекуваат реи. Фасадата е третирана по италијански модел, а дека е работена подолг период докажува и триаголниот сегмент - фронтонот, кој е одлика на ренесансата.
Готскиот стил во Италија се задржува малку, околу еден век, за да во 14 век настапува познатого италијанско кватроченто во сликарството и книжевноста, кое во 15 век ја донесува ренесансата.

Други позначајни италијански готски катедрали се:

Катедралата во Сиена
Катедралата Св. Фрањо во Асизи

## ГОТСКА АРХИТЕКТУРА НА БАЛКАНСКИОТ ПОЛУОСТРОВ

Влијанијата на готската архитектура допираат и до Балканскиот полуостров, на неговите западни делови: на Јадранското Приморје преку северна Италија, во Хрватска и Словенија преку Германија и северозападниот дел на Унгарија.

## ГОТСКА АРХИТЕКТУРА ВО ДАЛМАЦИЈА

Со готски објекти на Балканскиот полустров најмногу се среќаваме на Јадранското приморје, особено во неговите северни и централни делови. Тоа се случува затоа што во 1420 година на оваа територија е формирана Млетачката република, која одржувала контакти со западот. Готиката на приморјето е во видоизменет облик, бидејќи таа не доаѓа од Франција, туку од Италија, Австрија и Германија, каде што веќе претрпела промени. Со интензивна градба на готски објекти се среќаваме во Дубровник, но тие повеќе се од профан, отколку од верски карактер:
Доминикански самостан - Клаустерот е приближен квадрат обиколен со тремови, кои содржат пет травеи, ако се занемарат тие во аглите. Покривањето е со ребрасти сводови. Во централниот дел има бунар. Отворите имаат полукружен лак, тие се трифори поделени со по два кружни столба. Готиката се чувствува во тролисните завршетоци, перфорацијата е со четирилисна форма или има друг вид на решетка. Завршните венци го прават еден од најубавите клаустери.
Црквата во Доминиканскиот самостан претставува едноброден објект, доста масивен, преку што ја согледуваме романската традиција. Поимпресивна е обработката на порталот, кој претставува комбинација од влијанија на романиката и пламената готика.
Портал од Фрањевачкиот манастир во Дубровник, изработен во готски стил, додека другиот дел од манастирот е во романски стил. Порталот го изработиле браќата мајстори Петровиќ. Готиката ја согледуваме во тролисното обликување на фронтотнот над отворот во кој е поставена скулптура на Богородица со Христос. Тролисниот фронтон го обликуваат три скулптури од локални светци.



Катедралата во Шибеник е објект со цврста структура. Има три брода од кои најизразен е централниот и содржи едноброден трансепт. Во пресекот на централниот брод и трансептот се јавува купола. Трансептот и апсидалниот дел се довршени од Јуреј Далматинац. Катедралата има 6 травеи на западната страна и еден травеј на источната страна. Травеите над бочните бродови се со крстасти ребрасти сводови. Овде се среќаваме со специфичност во формирањето на сводните партии. Ребрата се монатажни и се монтирани по пат на ужлебување. Во ребрата се ужлебуваат и камени плочи кои се со преклоп. Ова е и единствената конструкција видлива однадвор и одвнатре. Ѕидното платно е перфорирано со мали отвори, што доаѓа од италијанските влијанија. Потпорните лаци изостануваат. Западната фасада е едноставно изведена. По вертикала е поделена со венци на три појаси, кои преоѓаат и на бочните бродови, а но хоризонтала е расчленета со вертикални пиластри. Источната фасада е со пластична обработка. Карактеристична ја прави венецот со 74 глави во полна пластика. Главите се изработени на реалистичен начин и претставуваат жители од градот. Ги изработил Јуреј Далматинац. Источната страна е со извонредна изработка со суперпонирање на масите. Катедралата има два влеза од северната и западната страна. Порталите се импресивно обликувани со скулптурална декорација и вегетабилна орнаментика. Лаците се со полукружни благи прекршувања. Крстилницата се наоѓа до самата катедрала е исто така дело на Јуреј Далматинац. Таа е мала четириаголна просторија, во чиј центар се наоѓа писцина. Покриена е со крстаст свод кој се носи на четири полустолба. Површината е релјефно обработена, а сите елементи се изведени од камени блокови, вклесани едни во други. На ист начин е изведен и подот. Кружната кула - Винчета е дело на Јуреј Далматинац.
Јуреј Далматинац е плоден мајстор кој се школувал во Венеција, откаде што ги пренесува влијанијата. Покрај катедралата во Шибеник и кружната кула Винчета, негови дела се и: капелата Св. Спас во црквата Св. Дуе во Сплит, но работел и на територија на Италија,

од другата страна на Јадранот, во Анкона каде што ги работел порталите на црквата Св. Франческо и Св. Аугустино. Палатата во Дубровник, готска градба, внесена во градското крило и блокирана од двете страни. Во 15 век градот Дубровник поканува италијански архитекти, за да го изградат градскиот водовод. Тие покрај водоводот градат и две големи чешми. Првата чешма се наоѓа на влезот на градот. Покриена е со купола, носена на столбци врз шестоаголна основа. Водата протекува преку скулптура во корито, кое го опфаќа целиот габарит на чешмата. Таа е оштетена од земјотреси и и недостигаат горните партии.
Другата чешма е на другот крај од градот, сместена во плитка ниша на градската оружарница. Таа во основа е осмоаголник и е богато декорирана. Има скулптури од риби низ кои протекува водата од едно во друго корито.
Во 15 век се доградуваат и ѕидините на Дубровник, заради опасноста од нападите на Турците.



Катедралата и камбанаријата во Трогир - катедралата е изградена во романски стил, а подоцна на романските сводови се додадени ребрасти сводови. Карактеристична е двоспратната камбанарија, чиј прв кат е со готска декорација и има прекршени лаци, а вториот е изведен подоцна во ренесансата.

Во Корчула се среќаваме со профани објекти. Најзастапени се палатите на имотните граѓани. Објектите во градот се блокирани од двете страни со другите објекти.
На Катедралата на Корчула сретнуваме делимично готски елементи.
Палатата во Хвар - во третманот на фасадата се среќаваме со централен мотив во вид на трифорален отвор, кој од двете страни има монофора. На вториот кат се јавува ист таков отвор, но со изместена оска.
Векница во Сплит - скромна готика
Куќа во Пореч - третман на фасадата - игра на бифори.

## ГОТСКА АРХИТЕКТУРА ВО ХРВАТСКА И СЛОВЕНИЈА

Готиката на ова подрачје е под влијание на германската готика и има чиста форма. Главни карактеристики: една кула-камбанарија на западната страна, нема трансепт, а бочните бродови често ја достигнуваат височината на централниот и се покриени со еден покрив. Од овој тип се следните градби:
Катедралата Св. Стефан во Загреб претставува триброден објект, кој се наоѓа наспроти Капитолот, одбранбените ѕидини на стариот Загреб. Започната е во 12 век, а реконстрирана по еден земјотрес во 1880 година, најпрво со една, а подоцна со две кули-камбанарии.



Катедралата Св. Марко во Загреб (15 век) претставува триброден објект, чии што бочни бродови и централниот брод се втопени во една маса. Влезот е од јужната страна. Подоцна е додадена една кула-камбанарија.

Манастирската црква во Костањевица, Словенија е трободна базилика со трансепт, покриена со крстасти ребрасти сводови. Апсидата е едноставна и има осмоаголна форма. Во Втората светска војна оваа црква е оштетена.
Катедрали во: Пула, Копар, Шкофа, Лока и др.
Во Хрватска и Словенија се среќаваме и со италијанско влијание што се согледува преку ѕидната маса, која има малку прозорски отвори, што пак во внатрешноста овозможува да се изработуваат фрески. Фреско-сликарството е во готски реализам, а најчесто претставувани сцени се мртовечки сандак и претстава на игра на живи луѓе со костури. Мајсторите се познати, затоа што ги потпишувале фреските.

## ГОТСКА ПРОФАНА И ВОЈНА АРХИТЕКТУРА

Развитокот на цивилната архитектура е диктиран од се поголемиот пораст на градското население. Старите градски ѕидини станувале се потесни да го примат многубројното градско население. Градовите во ова време стануваат поживи, улиците се потесни, а куќите се позбиени и повисоки со цел да се искористи секој дел станбена површина. Се одело до таму да се граделе и куќи и мостови, обично од полесен материјал. Тие биле конзолно исфрлени кон реката. Куќите најчесто завршувале со многу стрмни кровови. Куќите во ова време најчесто биле градени од камен, тула или бондрук. Во градовите покрај куќите за живеење се граделе и општински домови, судски палати, еснафски домови, пазари, банки, болници и др.

Од градовите тврдини во ова време некои од поважните се:
Сен Мишел кој се наоѓа во Франција и има изразито готска силуета.
Сен Мало е исто така во Франција. Немаме партерно уредување во станбените зони. Мостовските конструкции најчесто се изградени како станбени или трговски објекти.

Од профаните објекти поважни се:



Туждеевата палата во Венеција, каде средниот дел е изработен во готика, а долниот во ренесансен стил.
Куќата Ка Доро (златна куќа) во Венеција припаѓала на некој венецијански богаташ. Централниот дел е издвоен како централна дворана. Дел од водата навлегува во објектот со што е овозможен пристапот преку вода.

Војната архитектура во овој период доживува извесни промени. Тврдините коишто се подигнуваат на тешко пристапни места обично се од романски стил. Покрај овие се создава и нов тип на тврдина во рамничарските предели слични на античките конструкции со правилна основа. Овие тврдини најчесто имале кружни кули на аглите и кај порталот и понекогаш и донжон во средината. Меѓу ваквите тврдини е и првобитниот Лувр во Париз. Големо внимание се посветува на влезните капии кои се осигурувале со кули, висечки мостови и сл.
Исто така во овој период се интензивира и изработката на мостови кои понекогаш биле и утврдувани.

## ГОТСКА УМЕТНОСТ
## СЛИКАРСТВО

За разлика од вајарството, сликарството во почетокот се развивало со бавно темпо. Во оваа гранка покрај фреските и илуминираните ракописи спаѓаат и витражите.



Витражот Авакум е еден од низата прозорци на кои се претставени старозаветните светци. Оваа слика е изработена од многу мали делови на боено стакло поврзано со оловна мрежа. Фините детали како очите, косата и наборите биле дополнително доцртувани со боја. Овој прозор е висок повеќе од 4 метри.



Амонак им се заканува на Евреите кај Јавие - извадок од псалтирот на Луј IX - со текот на времето витражот полека го губи своето значење и на сцена се враќаат илуминираните ракописи. На оваа композиција јасно се гледа симетријата на рамката. Од нагласената дводимензионална површина фигурите се ослободуваат со благо и вешто моделирање. Тие се врамени со темни контури по ивиците како витражите.



Кај Давид и Голијат од молитвеникот на Филип Убавиот рамката веќе не господари со композицијата. Фигурите се поголеми, а нивното релјефно моделирање е понагласено. Тие дури и преминуваат преку рамките.


Слика во дрво Мадона на престолот


Мадона на престолот од катедралата во Сиена

За олтарската слика во дрво Мадона на престолот може да се рече дека се натпреварува со византиските икони и мозаици. Меѓутоа таа од нив се разликува по поголемата строгост во цртежот и изразот. На исток немаме вакви слики во дрво во монументални размери. Исто така оваа слика за разлика од византиските завршува со забат. Архитектонскиот престол овде потсетува на крстилницата во Фиренца.

Мадона на престолот од катедралата во Сиена се наоѓа на главниот олтар на сиенската катедрала. Богородица овде е опкружена со светци и ангели како и во претходната композиција. Драперијата овде е мека и брановита. Телата, лицата и рацете овде веќе добиваат тродимензионален карактер. Фигурите имаат нежни погледи (готски елементи). Оваа слика е насликана од Дукио.



Ангелот ја најавува смртта на Богородица е фреска исто така на Дукио. На оваа слика може да се забележи нешто што дотогаш го немаме видено во историјата на сликарството: две фигури во затворен архитектонски простор. Во просторот се огледува стремеж за што поуспешна перспектива.



Оплакувањето на Христос е слика на Џото. Овде јасно се огледува Џотовата намера готичкото вајарство да го пресади во сликарството. Во долниот дел се претставени згрчени и подигнати фигури. Тие во нас будат сочувство. Во горниот дел се претставени ангели кои го оплакуваат Христос. Зад оваа композиција е насликан пејсаж.



На пат до Голгота од Симон Мартини



Благовест од Жан Пусел

На пат до Голгота од Симон Мартини јасно се гледа Дукиовото влијание (во архитектонската позадина). Меѓутоа моделирањето на фигурите и нивните драматични движења го оддаваат влијанието на Џото.

Архитектонскиот простор на композицијата Благовест од Жан Пусел води потекло од Дукио. Богородичната соба овде не ја исполнува целата површина на сликата, туку се претворила во воздушест кафез кој лебди на празната позадина. Од десната страна композицијата ја придржува еден ангел, а од левата имаме буква “D” во која е сместена кралицата.



На фреската Добра власт од Амброџо се насликани селани во низните сезонски работи. Целата композиција е врамена со далечни планини. Овде присуството на човекот не е случајно. Тој во голема мера станал господар над природата. Овде се насликани ниви и лозја.


Пиетата од Џовани де Милано


Фрагмент од селскиот живот

Кај Пиетата од Џовани де Милано јасно се согледува Џотовото влијание.

На Фрагмент од селскиот живот во папската палата во Авињон се гледа ново истражување на пејсажот и длабочината на просторот. Оваа фреска е од Симеон Мартини.



Февруари од браќата Лимборд



Јануари од браќата Лимборд

Кај композицијата Февруари од браќата Лимборд е раскажана една лирска приказна за селскиот живот на зима. Тука покрај другото се прикажани овци и птици кои гладно чепкаат по двориштето.

Овие браќа ја имаат насликано и композицијата Јануари каде е прикажана гозба на некој војвода. Тој е седнат крај каминот и огнот во неговата позадина има уште и улога на ореол. Со тоа тој е издвоен од останатите гости и слуги.



Фреската Поклонение на мудреците е насликана од еден од најголемите италијански мајстори на меѓународниот стил Џентиле да Фабриано. Овде облеката е изразито шарена, а драпериите меки. На светото семејство од левата страна му претстои опасност да биде преплавено од веселиот празничен сјај кој се слива од оддалечените брегови. Овде покрај коњи се претставени и леопарди, камили и мајмуни. Источното потекло на мудреците е нагласено со монголските црти на некои од нив.



Кај Христовото раѓање од Џентиле да Фабриано светлоста господари со целата слика. Како извори на светлина овде се новородениот Исус и ангелот. Светлината е толку јака што имаме впечаток дека Богородица клечи пред огин.

# ГОТСКА УМЕТНОСТ
## ВАЈАРСТВО



Западниот портал на катедралата во Шартр

Западниот портал на катедралата во Шартр претставува најстар и потполно зрел пример на раноготското вајарство. На оваа композиција се забележува ново чувство за ред. Фигурите на надвратниците, архиволтите и тимпаноните не се веќе меѓусебно измешани, туку стојат како посебни ентитети. Овде особено е карактеристичен новиот начин на обработка на довратниците. На нив се обработени високи фигури кои се врзани за столбовите. Фигурите овде си имаат своја оска и теоретски можат да се одделат од носачите. На нивните лица се забележува пламенитост и човечност од каде се огледува реалистичката тенденција на готското вајарство. Целта на овие скулптури е да се прогласат француските кралеви за духовни наследници на старозаветните кралеви, односно да се постигне рамнотежа помеѓу световната и духовната власт.
Над главниот портал е претставен Христос (Пантократор) на престол. Тој е претстааен во мандорла. Алостолите се претставени во низ под тимпанонот, а и на архиволтата првосвештениците од апокалипсата. На десниот тимпанон е претставено Христовото раѓање, а на левиот Христовото воскресение.



Јужниот потрал на трансептот на катедралата во Шартр

По пожарот оваaa катедрала била обновена и таа добила по три портала на фасадите на трансептот. Особено карактеристичен е јужниот портал каде јасно се огледува раната фаза на зрелата готичка скулптура. Кај овие фигури се забележува дека тие не се во строга линија со вертикалната оска на телото. Дури фигурата од лева страна (Св. Теодор) е во контрапостен став. Вакви статуи не се појавуваат во вајарството уште од класичниот Рим.


Тимпанонот на јужниот потрал на трансептот на катедралата во Стразбур

На тимпанонот на јужниот портал на трансептот во катедралата во Стразбур е обработена темата на смртата на Богородица. Карактеристична е обработката на драперијата, лицата и движењата. На лицата на овие фигури се чувствува нежност.


Западен портал на катедралата во Ремс

На композицијата на западниот портал на катедралата во Ремс јасно се согледуваат два стила: Богородица е работена во строг стил, со вкочанета вертикална оска и исправени цевкасти набори. Ангелот пак има округло лице врамено со локни, нагласена насмевка, крива "S" линија на телото и богато нагласена драперија.


Мелхисадек и Аврам на внатрешниот западен ѕид на катедралата во Ремс

Кај фигурите Мелхисадек и Аврам на внатрешниот западен ѕид на катедралата во Ремс јасно се гледа тежнението кон реализмот, преку деталната обработка на драпериите и брадата на Мелхисадек. Овие две фигури се поставени во посебни ниши.



На скулптурата на Париска Богородица во Notre-Dame во Париз се изработени многу шуплини така да таа изгледа бестелесна. Таа има извиен став.



Релјефот знаци на зодијак и месечни работи на фасадата на катедралата во Амиенс

Париска Богородица во Notre-Dame во Париз

Релјефот знаци на зодијак и месечни работи на фасадата на катедралата во Амиенс е врамен со четворолисни рамки. Во него се обработени теми од секојдневниот живот.



Распетието на хорската преграда на катедралата во Наумбург

Распетието на хорската преграда на катедралата во Наумбург е претставено во средината на хорската преграда, а од страна се прикажани скулптурите на Јован и Марија. Овие три фигури носат фронтон. Исто така на оваа преграда е обработен и "бакнежот на Јуда" со контраст помеѓу Христовата кроткост и жестокоста на Св.Петар. Во оваа катедрала треба да се споменат и Екехард и Ута (скулптури).



На Пиета е обработен мотивот на Богородица како го оплакува Исус. Оваа скулптура е изработена од дрво и е боена за да се зајакне нејзиното дејство. Овде реализмот го среќаваме само во изразот. Христовото тело е испиено и вкочането.





Порталот и Мојсиевиот кладенец во картузијанскиот манастир се одликува со смели тродимензионални скулптури на кои биле обработени Филип Храбриот, неговата жена и придружба од светци. Тие создаваат една монолитна поврзана целина. Овие фигури се врамени со архитектонска композиција со мали димензии. Најсилен впечаток остава Мојсиевиот кладенец кој е потпрен на рамениците на четири статуи: Мојсеј и три старозаветни пророци. Мојсеј е обработен со раскошно драпирана облека. Кај сите фигури паѓа во очи прецизниот мајсторски реализам со сите поединечности, од безначајните ситници на облеката до избраздената кожа. Композицијата е изработена од Клаус Слутер, вајар од холандско потекло во служба на бургундискиот војвода од Дијон.



Детал од мермерниот трибунал во крстилницата во катедралата во Пиза



Детал од мермерниот трибунал во катедралата во Пиза

Мермерниот трибунал во крстилницата во катедралата во Пиза е дело на големиот мајстор Николо Пизано. Ова дело е изработено во класичен дух, било во поглед на архитектонската рамка или на резбаните делови. На еден дел е обработено Христовото раѓање. Фигурите тука се збиени и детално обработени. Се работи за длабок релјеф.

Мермерниот трибунал во катедралата во Пиза е дело на синот на Николо - Џовани Пизано. И на неа е обработен мотивот на христовото раѓање. Овде фигурите се извиени, а драпериите се со нежни брановидни набори. Просторот за Џовани е исто толку важен колку и пластичната обработка. Фигурите не се веќе густо збиени така да може да се види пределот кој ги врамува. Секоја фигура си има свој дел од просторот.





Скулптурата Мадона во катедралата во Прато е дело на Џовани Пизано. Тродимензионалноста е силно нагласена со движењето на главата и исфрлената лева страна. Наборите се крупни и имаме впечаток како да ја прицврстуваат статуата за постаментот.



Композицијата страшниот суд во катедралата во Оривието



Коњаничка статуа на Кана Гранде дела Скала

Композицијата страшниот суд во катедралата во Оривието се наоѓа на јужниот пиластер. На оваа композиција се испреплетени чудовишта од пеколот и грешници. За разлика од романиката, овде грешниците будат сожалување, а не замо згрозување.

На коњаничка статуа на Кана Гранде дела Скала се прикажани еден владетел и коњ, двајцата со оклопи. Владетелот во својата рака држи меч. На лицето има широка насмевка. Оваа статуа претставува неприкриено славење на моќта.



Апостолите на хорската преграда во црквата Св. Марко во Венеција



Жртвувањето на Исак

Кај скулптурите на апостолите на хорската преграда во црквата Св. Марко во Венеција се забележува тежнеење кон се поголем реализам, интерес за маса и волумен.

Жртвувањето на Исак е релјеф во позлатена бронза. Оваа композиција пред се не плени со совршена занатска изработка. Фигурите се во меко драпирана широка облека. Се одликуваат со дворска елеганција и се полни со гнев.

Ваквиот реализам кој е карактеристичен за последниве неколку дела, ќе прерасне во меѓународен стил, за да после од него се изроди фиорентинската уметност која е позната како рана ренесанса.

# СРЕДНОВЕКОВНА АРХИТЕКТУРА КАЈ ИСЛАМСКИТЕ НАРОДИ

Исламаската религија произлегува од потребата за обединување на арапските номадски племиња. Пророкот Мухамед започнува да го проповеда Исламот во Мека во 610 година, каде што е формирана првата верска заедница. Во 622 година тој пребегнува од Мека во Медина, затоа оваа година се нарекува Хиџра и Муслиманите ја означуваат за почетна година во нивната ера. Набргу по прифаќањето на Исламот, обединетите арапски племиња освојуваат територии кон Сирија, преку Нил во северна Африка, а преку Тигар и Еуфрат на исток кон Иран. Исламот во југоисточна Европа се шири со продирањето на Турците. За распространување на исламската култура биле заслужни и арапските трговци кои преку Медитеранот тргувале низ цела Европа. Арапите немаат градителска традиција затоа што живееле номадски живот по непрегледните пустини каде што единствено како живеалиште служел шаторот. Поради недостаток од дрво и камен објектите биле градени скромно (керпич и дрво). Со развојот на исламската архитектура се среќаваме со изградба на монументални објекти од верски и профан карактер. Објекти од верски карактер се: џамии, текии (манастири), турбиња (гробни објекти), медреси (верски школи), а профани објекти се: анови или каравансараи (каравански трговски станици), базари и безистени (трговски места), амами (купатила), шедрвани (чешми), саат-кули, киосци, тврдини, мостови и поголеми или помали објекти за живеење.

## Верски објекти:

### Џамии

Обединувањето на арапските племиња се огледува преку исламската религија во тоа што сите муслимани секојдневно во ист час и на ист начин вршат кратки верски обреди. При патување или надвор од населбата обредот можеле да го вршат и под ведро небо. Во населбите обредот го вршат заеднички, со што се чувствуваат моќни и посилни. Заедничкиот обред произлегува и од потребата сите мажи способни за работа и борба секојдневно да се состанат и да се пребројат. Обредот го вршеле на одредено затворено место. Во прво време тоа било само оградено со четири ѕида образувајќи двориште наречено сан, кое најчесто било квадратно. Во средината на ѕидот свртен кон Мека се наоѓа ниша наречена михраб каде што стоел оџата. Тој читал од Коранот и давал знак за заедничко поклонување. Верниците клечат еден до друг, подредени се во редови и гледаат кон Мека. Пред ѕидот со михработ има длабок трем, а пред другите ѕидови има поплитки тремови - ливани. Тремовите се рамни, изработени во дрво, стојат на густо наредени столбови, кои најпрво се дрвени, а подоцна се изработени од камен. Столбовите се аркадно поврзани со прекршени, притеснети лаци. За да може да допира гласот на оџата што подалеку, за да ги повика верниците на молитва се градат минарињa, кои се поставени во еден агол, а може да ги има и повеќе. Во рамните пустински предели тие служеле и за набљудување и за ориентација. Во средината на дворот се наоѓа чешма за миење нозе - шедрван. Од друга страна изворите во пустината се ретки и со самото подигање на верски објекти околу нив се ставени под заштита на религијата. Ова е основната концепција на првобитната џамијата со што се задоволувале основните потреби на Арапите во тоа време: затворен простор за собири и за молење, доволно воздух и ладовина, а истовремено чување на драгоцениот извор на вода за пиење. Како градби, џамиите во архитектурата не носат ништо ново и се базираат на придобивки од минатите епохи. Дворот од една страна многу потсеќа на дворовите на египетските храмови со пилони, но и на атриумите на христијанските базилики. Длабокиот трем, подоцна затворениот простор на крајот на дворот може да се поврзе со египетските хипостилни дворани во храмовите, како и со христијанските базилики. Неоспорен факт е дека многу христијански објекти по арапските освојувања биле претворени во џамии. Тоа е случај уште со Големата џамија во Дамаск, Сирија, (706 год.) која што претходно била трободна христијанска базилика. На средината на јужниот ѕид на базиликата е поставен михработ, а северниот ѕид е заменет со низ од столбови отворен кон дворот со ливаните. Бродовите на базиликата останале паралелни на ѕидот во кој е михработ, а нормални во однос на дворот. На пресекот на централниот брод и трансептот од поранешната базилика, се издига купола. Слично решение има џамијата Ел Акса во Ерусалим, која отприлика во ист период е претворена од базилика во џамија, само што кај неа бродовите кон михработ биле свртени по длабочина, така што централниот брод и натаму природно доминирал во просторот. Кај оваа црква се јавува сводна конструкција над некогашниот олтар.

Елементите кои ги среќаваме кај овие две џамии понатаму имале значително влијание на развојот на концепцијата на основниот тип на џамии. Така бродовите на просторот пред михработ се повеке и повеќе се умножуваат и натаму било попречно или паралелно во

однос на дворот, но во секој случај биле поголеми во однос на другиге простории. Покрај тоа, на крајот на средниот брод, а некогаш и на почетокот се јавуваат куполи. Верскиот церемонијал бил прилично едноставен, па михработ не се зголемувал многу ако не се зголемувале димензиите на џамијата. Се појавила потреба за подигната говорница - минбер која е сместена во близина на михработ. Покрај ова, на џамиите има и некој вид подигнат балкон наречен курс кој служи за проповеди, а во негова близина се наоѓа дрвена трибина наречена мамфил за служба на мујазинот и за жените.

Во средновековната исламска архитектура се среќаваме со четири градителски школи:
персиска архитектонска школа
сириска архитектонска школа
египетска архитектонска школа
магрибска архитектонска школа
турска архитектонска школа

Персиска архитектонска школа
Оваа школа се развива под влијание на старата месопотамска и сасанидска традиција. Се развива од 8 до 18 век и остава голем број значајни споменици. Претходно опишаното решение на џамијата допира и во Персија, но тука има некој вид крстообразно решение така што централниот дел на ливанот на секоја страна силно нагласува еден вид голема отворена ниша. Најзначајните остварувања на оваа школа се следните градби:
Џума џамија во Испахан (8 век) е распределена околу квадратно двориште. Оваа џамија е комбинација со медреса. Наместо минариња имаме платформи од каде се најавувале постите. Џамијата е изградена од керпич. Куполата има јајцевидна форма и е обложена со фајансови плочки. Целиот комплекс има форма на квадрат со димензии од четвртина километар. Од боите на фајансот преовладуваат сината, тиркизната и жолтата.
Големата џамија во Багдад од 13 век - за прв пат со џамии со куполи се среќаваме во Персија. Преодот од квадратна во кружна основа на куполата се врши со тромпи. Тромпите се исполнети со сталактити добиени со декоративна обработка на испуститe од тула или камен и со нив се скратува одредениот распон. Оваа џамија е најкарактеристична од овој тип џамии.
Омаровата џамија Кубет-ес-Сакра - Купола над карпа во Ерусалим е подигната во 643 година од калифот Ал-Малик, кој сакал да го премести центарот на исламот од Мека или Медина во Ерусалим, кој бил штотуку освоен. Над кружниот централен дел е подигната купола со дрвена конструкција - однадвор покриена со златен покрив. Околу централниот дел се обвиваат два октогонални брода покриени со дрвена рамна таваница.
Царската џамија во Испахан од 17 век - тука е направена комбинација со крстовидно решение. Таа претставува едно од највеличествените и најскладните градби од овој тип. Прекрасната керамичка декорација ја ублажува големата архитектонска маса. Над квадратната сала има купола која е подигната на тамбур што ја прави повитка. Иванот е сместен пред салата за молитва и му се додадени декоративни минариња. Во сасанидската архитектура иванот претставува сала покриена со полуцилиндричен свод во која владетелот ги примал великодостојниците и ја делел правдата. Кај џамиите и медресите кои имаат квадратно двориште со трем, во средината на секоја внатрешна страна се гради атриум во облик на иван. Иванот постепено добивал форма на простран и длабок портал. Предната страна му е отворена и има висок лак впишана во правоаголник. Сводот на иванот со задната страна (ѕид) најчесто е поврзан со сталактит. Главниот иван е свртен кон Мека и има две внатрешни минариња. Позади него се отвора квадратна сала покриена со купола.

Сириска архитектонска школа
Сириската школа се развива од почетокот на 7 век на основа на домашната сириска градителска традиција, но и влијанија од Месопотамија и Византија, а подоцна во 13 и 15 век и од египетската исламска архитектура.

Египетска архитектонска школа
Оваа школа својот полн сјај го постигнува во 15 век. Се развива под влијание на Византија, Сирија и Месопотамија. Најзначајни објекти на оваа школа се:
Ибн-Тулунова џамија во Каиро претставува квадратен објект ориентиран околу квадратно двориште. Од трите страни имаме тремови од кои тремот пред киблата е најдлабок. Во средината имаме шадрван. Овој тип на џамија спаѓа во улу-џамиите (стар тип на џамии)
Ел Азхар џамија во Каиро е со двоброден трем и рамен таван. Михработ е правоаголна

ниша со шилест свод. Декорацијата на киблата е силно изразена.
Султан Хасанова џамија во Каиро не е во склоп на старите џамии со отворено двориште. Таа е комбинација ос мавзолеј, медреса (верско училиште - униевезитет) и џамија.
Друг позначаен објект од оваа школа е Алабастер џамијата во Каиро.

Магрибска архитектоиска школа

Оваа школа ги опфаќа областите на северна Африка и Шпанија. Магриб на арапски значи запад. Во почетокот оваа школа се заснива на северноафриканската христијанска архитектура помешана со источни месопотамски влијанија. Меѓу 12 и 15 век оваа школа ја достигнува својота фаза на кулминација.
Големата џамија во Кордова карактеристичен објект на оваа школа. Изградена е меѓу 785 и 788 година, а подоцна е доградувана. Се смета дека можеби делумно оваа џамија е направена врз некоја римска базилика (поради постоењето на типично доцно – римски коринтски капители). За да се зголеми висината на столбовите над нив имаме столбци и двоструки лаци. Лаците во оваа џамија се изведени со наизменична примена на црвена тула и светол камен. И овде како во христијанството се користи принципот на негација на материјалот, но сега на друг начин – со умножување на елементите. Како се оди кон михработ, декорацијата и лаците се посложени. Киблата е обложена со стаклен мозаик. Оваа џамија било наредено да се претвори во катедрала и била многу уништена за време на таа трансформација.

Турско-селџучка школа

Оваа школа уште наречена малоазиска школа започнува да се равива во 11 век, а најголемиот развој го достигнува во 14 век. Оваа школа е под влијание на ерменската, византиската, месопотамската и сириската архитектура. Од 14 век среќаваме повеќе џамии со големи куполи од кои најзначајни се: Зелената џамија во Никеја и Зелената џамија во Бурса.
Основата на Зелената џамија во Никеја има Т форма. Покривањето е изведено со шест куполи и крстасти сводови. Фасадата е мазна и не е многу декорирана освен извесни декорации на влезниот портал.

Турско-османлиска школа

Оваа школа ја среќаваме и под името истамбулско-балканска школа. Таа се развива под влијание на Византија, која паѓа под власт на Турците Османлии. Особено големо влијание врз оваа школа имала црквата Аја Софија, која и самата е претворена во џамија. Во Истамбул се градат низа џамии по примерот на Аја Софија со таа разлика што за да се задоволат потребите за развивање на просторот по ширина, а не по длабочина, куполата е ослонета на пандантифи, се потфаќа со полукалоти и од бочните, а не само од предната и задната страна. Над пристапниот отворен трем најчесто се изведува низ од мали ниски куполи. Дворот со трем и шедрван ретко е изоставен.

Најпознати градби на оваа школа се:
Ахмедија или Сина џамија во Истамбул од 1609-1617 година е една од најубавите џамии во Истамбул. Единствено кај неа е направен прекршок – изградени се шест минариња, а според правилото требало да има четири. Инспирацијата за објектот е од Аја Софија. Имаме централна купола и четири полукуполи на кои се потпира. Во големото влезно двориште има фонтана.
Јени-џамија во Истамбул - Новата џамија на султановата мајка, градена меѓу 1579-1663 година, е дело на неимарот Дауд-Ага, а нејзината изградба ја завршиле градителите Далгич Ахмет Чауш и Мустафа Ага.

Турскиот архитект Синан

Џамиите со куполи започнуваат да се градат уште во 12 век, но нивниот врвен дострел настанува по 1539 година, кога за главен архитект во Отоманското царство е назначен големиот архитект Синан, кој бил воодушевен од црквата Аја Софија, која ја сметал за нешто што може само да се замисли. Во период на неговото работење токму на Аја Софија се доградени четирите минариња и се направени другите преправки за да црквата биде претворена во џамија. Тој е автор на преку 300 градби на територијата на тогашното царство. Неговите џамии се карактеристични по големите куполи и полукуполи, кои се надоврзуваат една над друга, а резултат на тоа е висока, монументална градба со компактна структура. Витките минариња, кои се типичен елемент на отоманските џамии, создаваат контраст на големата, централна куполна структура. Меѓу најважните дела на овој архитект треба да се споменат:
Сулејманија во Истамбул од 1550-1557 година

Џамијата на везирот Мехмед паша Соколовиќ во Истамбул од 1564-1571 година
Големата џамија на султанот Селим II - Селимија во Едрене од 1550-1557 година се смета за ремек-дело на архитектот Синан, кој имал веќе преку 80 години, кога таа е изградена. Овој објект намерно не е подигнат во Цариград, затоа што веќе градот бил преполнет со големи џамии со куполи, туку во Едрене, претходно Адријанопол, кој е првата отоманска престолнина на Балканот. Џамијата се издига од големото правоаголно дворииште, на чии агли се издигнати четири витки високи минариња кои ја обиколуваат огромната купола со распон од 32м која е носена на 8 големи столбци. Со извонредно добриот распоред на масите на целата градба, таа однадвор изгледа како да е преплавена со светлина. Овој објект се смета за најголемо достигнување на отоманската архитектура.
Уште во 15 век на нашите простори допира тип на упростена џамија, кој се состои од еден квадратен простор покриен со купола која е ослонета на пандантифи или тромпи. Над влезната страна има некој вид на трибина наречена махвил, што служела за проповеди. Џамии од овој тип се:
Гази Иса-Бегова џамија во Скопје од 1475 година
Султан Муратова џамија во Скопје од 16 век
Мустафапашина џамија во Скопје од 1497 година
Јаја пашина џамија во Битола од 16 век
Шарена џамија во Тетово од втората половина на 15 век

Минарето го среќаваме кај влезната партија на џамијата, а може да има и 4 минариња во аглите на објектот. Минарето има функционална и естетска улога. Во горниот дел има галерија од која оџата ги повикува верниците на молитва. Првите минариња се масивни, имаат форма на квадратна кула и се наоѓаат во двориштето, а градени се по примерот на камбанариите на христијанските градби. Подоцна под месопотамско влијание добиваат слична форма на зигуратите, како кај минарето на Големата џамија во Самара, двете минариња на Големата џамија во Дамаск и на повеќе други џамии во Египет и Магриб, за најпосле да се извишат и да добијат најразлични полигонални форми со еден или повеќе шерефети - балкони од кои мујазинот повикува на молитва. Такви минариња се карактеристични за џамиите во Индија, како кај големите џамии во Кутаб-минар и Ахмед-абад.

Турбиња
Тие се гробни објекти, кои најпрво биле во склоп со џамиите, како помали или поголеми, засведени или незасведени простори. Подоцна многу почесто ги среќаваме како самостојни објекти кои се приближуваат до типот на засведени џамии. Најзначајни објекти од овој тип се:
Тумир Ленково турбе во Самарканд од 1490-1504 година има два длабоки ивани пред широката сала со крстатста основа. Од надвор претставува осмоаголна градба засведена со купола. Куполата е поставена на висок тамбур, има ребра и е со складна декорација. Во прво време странично од неа се наоѓале две минариња.
Мухамедовата гробница во џамијата во Медина
Махмудовото турбе во Бијапур со купола потфатена на осум вкрстени лаци, кои формираат еден вид тромпи над квадратниот поткуполен простор со распон од 40м.
Таџ-Махал во Агра, Индија од 1630-1647 година е турбе во кое е погребана жената на шахот Џахан. Целата градба е обложена со сјаен бел мермер и е украсена со прекрасна декорација.
Хибни Пајковото турбе во дворот на Тутиједем џамијата во Скопје од 15-16 век

Медреси
Медресата е верска школа. Во прво време се состои од неколку простории поврзани со џамијата, но подоцна се појавило и квадратно двориште, кое на четирите страни е обвиткано со трем со столбови и во чија средина се наоѓа портал во вид на иван. Овој објект бил поврзан со станбените простории. Ваквата изведба на медресата овозможува на едно место да се обединат четирите теолошки школи, кои на различен начин го толкуваат Коранот.

Текии
Текиите претставуваат манастири на дервишките редови. Во склопот на текиите влегувале џамии, медреси, болници, како и станбени и економски простории. Целиот комплекс на објекти бил живописно распореден околу едно централно двориште. Овие комплекси употребувани се како собиралишта на поголема маса на луѓе за молитва или за засолнување. Тие биле и утврдувани со стражарски кули на сите агли.

Просторниот распоред на верските објекти е прилично неуедначен. Понекогаш е сосем едноставен, без големи движења на масите - на џамиите со дворишта и ливани, а кога станува збор за засведени градби, распоредот е подинамичен и пожив, така што го достигнува својот максимум во џамиите од османлиско-цариградскиот тип. Во оживувањето на силуетите, важна улога покрај куполата имаат и минарињата, кои може да ги има и четири, а и повеќе. Фасадите во пластичен архитектонски поглед не се богати. Најчесто се едноставни, а само понекаде оживеани со плитки аркади и ниши. Средниот дел е обично посилно нагласен со поголема отворена ниша. Порталите често може да се архитравно завршени, понекогаш со богати конзоли на аглите, потоа сегментно, па и лачно со копитасти, прекршени или прекршено збиени лакови, додека во нишата над отворот често се среќаваме со висулки. Прозорите се прилично скромни, па и сиромашни, најчесто збогатени само со различни облици на лакови. Полихромната декорација ја наоѓаме не само во внатрешноста, туку и на фасадите на градбите. Иако често градбите се скромни, тула покриена со малтер, сепак во некои архитектонски школи: сириската и египетската - магрибската, а особено градбите на персиската и индиската школа се работени од богат и разновиден полихромен материјал. Во Сирија се среќаваме со употреба на зона од камен - тесаник во две бои, што постигнува многу силен полихромен ефект. Ова влијание се пренесува на исламските градби во Египет. Во Персија, се продолжува традицијата што потекнува уште од Месопотамија, а се обложуваат на градбите со емајлирани тули или фајансни плочи во разни бои. Со нив се покриваат не само фасадите туку и испакнатите делови на куполите, па и целите минариња. Најмногу користени бои се азурно сината и смарагдно зелената. Во Индија најчесто се среќаваме со градби кои се декорирани со полихромни интарзирани мермерни плочи, кои со разновидноста оддавале впечаток на богатство. Релјефната декорација е извонредно богата особено кај персиската, малоазиската и магрибската школа и покрива големи површини со густ плиток релјеф, како на фасадите, така и внатре во просториите. Таа е обично од геометриски карактер, но се среќаваат и растителни елементи (цветови и листови), кои меѓусебе се комбинираат и повторуваат во правилни односи. Човечки и животински фугури среќаваме многу ретко. Арабеска е стилизиран орнамент кој се состои од билни елементи, кои се комбинирани со цитати од Коранот и со геометриски преплети. Вакви слични мотиви се користат и за декорација на минијатури, теписи и предмети за секојдневна употреба. Полната пластика е многу ретка, но сепак се среќава. Меѓу најпознатите примери се дванаесетте лавови од шедрванот во Алхамбра, кај кои е присутно влијание од хититската традиција и романската скулптура. Арапите давале предност на декорацијата и помалку ја ценеле слободната скулптура. Скулптурата се изработувала во метал, а биле користени најразлични техники како: исчукување, лиење, а биле извонредни мајстори за изработка на инкрустации - бразда во метал исполнета со жица од злато, сребро или бакар која подоцна била така обработена што не се забележува ниту најмала рапавост. Капителите и столбовите во прво време се земаат од старите христијански римски градби, но подоцна се формираат нови типови, кои по формата некогаш многу потсеќаат на античките, но мотивите се исламски. Керамиката е на високо ниво, а исламските мајстори ја познавале техниката на гравирање со што бил постигнуван висок сјај на керамичките предмети.

Профани објекти:

Станбени згради

Ги среќаваме по малите населби, обично изградени од непостојан материјал: керпич и дрво. За побогатите луѓе биле градени палати, изработени луксузно, со полирани мермерни интарзии, изведени во траен материјал: камен и тула. Најчесто овие луксузни палати ги среќаваме во Индија и во многу нешта потсетуваат на сасанидските решенија на палатите. Тие имале неколку простории што ги среќаваме скоро секаде:
харемлук (за жените и семејствата),
башкалук (за мажите) и
дивхан (централно двориште за прием)
Од хигиенски потреби во близина на спалните соби се наоѓало мало купатило - хамамџик.

Анови - каравансараи

Тие градби се обично составени од едно или некогаш две квадратни или правоаголни дворишта околу кои се распоредени двоспратни тремови со аркади од кои непосредно се влегува во мали засведни простории. Во приземјето се шталите, а на катот се одаите каде што трговците привремено ја чувале стоката и преноќувале. Вакви градби има

насекаде по муслиманските краеви, а како најзначајни ке ги споменеме:
Баб-ел-Насровиот ан во Каиро од 15 век
Куршумли ан во Скопје од 15 век
Сули ан во Скопје
Махмуд-пашин ан во Бурса
Везиров ан во Цариград од прва половина на 15 век

Безистени
Тие се мали засведени продавници, чии сводови може да бидат крстасти, кугласти или полуцилиндрични. Во средината најчесто оди широк брод, покрај кој од едната или другата страна се поредени простории за трговија. Секоја од продавниците е засебно засведена. Осветлувањето е преку баџи кои се отворани низ сводовите. Многу често се среќаваме безистенот и анот да бидат меѓусебно поврзани. Најзначаен објект од овој тип е Капали чаршија во Истамбул.

Шедрвани и чешми
Топлата и сува клима во која живееле повеќето муслимани условила кај нив потреба за чување и штедење на вода, особено на водата за пиење и тоа со закони и одредби, кои ги имало дури и во Коранот. Оттука доаѓа големиот број чешми и шедрвани, кои ги има во состав на џамиите, но и како самостојни, распространети низ муслиманските краеви. Најпознат пример на шедрван е шедрванот со лавови во палатата Алхамбра во Шпанија.

Амами
Овие градби претставуваат јавни бањи кои покрај базените со топла вода имаат и простории со пареа и припремни простории. Поголемите централни простории обично биле покриени со купола. Најзначјни градби од овој тип се следните:
Амамот Ески каплиџа во Бурса од 1389 година и
Дауд-пашиниот амам и Чифте-амам во Скопје.

Мостови
Отворите на мостовите биле засведувани со прекршени лаци над кои патот бил во пад. Распонот достигнувал големи димензии, а премостовањето било со еден отвор (пр. мостот во Мостар) или со повеке помали отвори. Страните на лакот биле олеснувани со отвори низ кои се пропуштала водата и служеле за спречување на преголемиот притисок од водата на страните.

схадјкхсјкасјкфахјкхсакјхф

## СРЕДНОВЕКОВНА УМЕТНОСТ КАЈ ИСЛАМСКИТЕ НАРОДИ

Муслиманскиот став кон сликаните претстави се поврзувал со сфаќањето на иконоборците. Мухамед го осудил идолопоклонството. Според куранот статуите биле дело на Сатаната, а сликарството и фигуралните претстави воопшто не се спомнуваат. Меѓутоа многу ретко во старите џамии можеле да се сретнат хеленистички претстави на пејсажи или фрагменти од фрески со човечки и животински фигури.

Забраната за претставите на човечките и животинските фигури се однесувала на ликовната уметност од монументални размери наменета за јавноста. Меѓутоа во приватните објекти и раскошни палати секако дека биле обработувани овие мотиви. Тие биле во помали димензии и се сретнувале на предметите за секојдневна употреба: теписите, ткаенините, грнчаријата и сл. Едни од поважните дела од областа на сликарството, скулптурата и украсените ракописи кои што ги оставила исламската уметност се следниве:



Крунидбената наметка на номадските кралеви е со симетрична композиција на два лава кои напаѓаат камила од двете страни на дрвото на животот. Ова дело се одликува со длабок смисол за стилизација. Целиот простор е пополнет со разни орнаменти.



Скулптурата на бронзено животно е една од ретките поголеми скулптури. Таа е висока 90 см. Ова животно не може точно да се каже какво е затоа што е крајно апстрактно и стилизирано. Оваа скулптура всушност претставува кадилница.



Еразистрат и неговиот помошник - илустриран ракопис. На овој цртеж е прикажан грчкиот лекар Еразистрат легнат на кревет како дискутира со својот помошник. Двајцата имаат ореоли на главата што претставува знак на почитување.



Цртеж со црвено мастило од Харариевиот ракопис - потезите се брзи и ритмични. Тие се слободни и полни со сила. На овој цртеж се прикажани единаесет луѓе на правдање на еден мал неранимајко. Ова претставува една духовита сцена.



Летен пејсаж од илуминиран персиски ракопис - изработен за време на власта на монголите. Се гледа силното влијание од кинеското пејсажно сликарство.



Двобој на војници во пејсаж - извадок од илуминиран персиски ракопис. Најголемите напори за изработка на оваа слика се насочени кон амбиентот, а не кон акцијата опишана во текстот. Композицијата се одликува со декоративност која е изразито исламска.



Мухамедовото вознесение во рајот - извадок од персиски ракопис. На овој цртеж е претставен Мухамед како јава на некое чудно бело животно, помало од мазга, а поголемо од магаре. Лицето на ова животно е човечко. Се смета дека потеклото на ова животно е во египетските сфинги и во персиските кентаури. На композицијата има темносино небо посеано со ѕвезди. На оваа слика Гаврил и Мухамед имаат ореоли од оган. Низ целата композиција имаме ангелски слуги кои одат кон Мухамед.

АБАКУС - Квадратна плоча како завршница на антички капител.

АКВАДУКТ - (лат: “Аквае Дуктус” - водовод) - Римски систем за довод на вода од поголеми далечини (до 90 км) при рамномерен пад на водата.

АЛКАЗАР - (арапски: Алкаср - палата) Шпански дворци од арапско - маварско потекло.

АЛТЕРНАЦИЈА НА ПОТПОРИ - Ритмично и сегментно редење на столбови и столбци од различни стилови особено застапено во романиката.

АМВОН - Кружен камен поставен на подот пред иконостасот од кого се врши читање на богослужбата.

АПСИДА - Полукружен или полигонален испад на ѕидот покриен со свод во форма на полукалота (четврт топка).

АРАБЕСКА - Декорација од стилизиран геометриски или растителен преплет, користена за исполна на фризови, лаци, капители, а во исламскта архитектура и на цели ѕидни површини.

АРКАДА - Низ од лаци над столбови или столбци.

АРКАДЕН ФРИЗ - Низа од мали, слепи лаци, употребувана за расчленување на фасадите во романикота и готиката.

АТРИУМ - Кај римските и ранохристијанските куќи тоа е внатрешен двор со базен за дождовница (имплувиум) и обиколен е со перистил. Кај ранохристијнските и средновековните цркви претставува отворен (од горе) двор пред црквата обиколен со перистил.

АРХИВОЛТА - Надворешна челна површина на лакот, често декоративно обработена.

АРХИТРАВ - Хоризонтална најчесто камена греда, која лежи над отвор во ѕидот или над столбови.

БАЛДАХИН - Сводна конструкција носена од столбци која се поставува над олтарот, писцината или престол. Се сретнува и под терминот ЦИБОРИУМ.

БАЗИЛИКА - Објект со правоаголна основа подолжно поделен на три или повеќе делови, односно бродови (кораби), од кои средниот е поширок и повисок, а бочните се потесни и пониски и одделени од главниот брод со низа од столбови.

ОРИЕНТАЛНА БАЗИЛИКА - Базилика со сводна кровна конструкција.

ЛАТИНСКА БАЗИЛИКА - Базилика архитравно покриена со апсида ориентирана кон запад, со еден попречен брод - “трансепт” и со “атриум” - затворен двор пред црквата.

ЕЛИНИСТИЧКА БАЗИЛИКА - Архитравно покриена базилика чија апсида е ориентирана кон исток. Наместо атриум има припрата (нартекс) - одвоен простор меѓу западната влезна врата и внатрешноста на храмот, северно и јужно од олтарот има помошни простроии - ѓаконикон и проскомидија и често бочните бродови се изведени двоспратно.

БАЗИС - Долен проширен дел на столбот преку кој столбот се ослонува на подот.

БИФОРА - Грчки израз за дводелен прозорец - прозорец составен од два отвора еден до друг.

ГАБЛ - Триаголен завршеток над вратите и прозорците во готската архитектура со многу издолжена форма и богато украсен со камена резба.

ГРЧКИ КРСТ - Форма на основата на средновековните цркви со четири еднакво долги краци од кои само источниот има апсида.

ДЕАМБУЛАТОРИУМ - Кружен ходник околу олтарот добиен со продолжување на бочните бродови.

ЃАКОНИКОН - Просторија јужно од олтарот која служи за чување на црквени предмети, облека и сл.

ЕДНОБРОДНА ЦРКВА - Објект со издолжена правоаголна основа засведен со полуцилиндричен свод (со или без купола) или архитравно покриен.

ИКОНОСТАС - Дрвена или камена преграда меѓу просторот за верници и олтарот.

ИМПОСТ-КАПИТЕЛ - Капител формиран над капителот од столбот, а кој прима товар од аркаден систем. Статички претставува преоден елемент кој го обезбедува основниот капител од расцветување поради големи товари.

ИНКРУСТАЦИЈА - Орнаментално обложување на внатрешните и надворешните ѕидови со разнобојни камени и мермерни плочки.

ИНТАРЗИЈА - Вметнување на разнобојни дрвени парчиња во дрво со што се добиваат орнаменти или слики.

КАЛДАРИУМ - Просторија со жешка вода во римските и ранохристијанските купатила.

КАМПАНИЛА - Издвоена кула камбанарија.

КАПИТЕЛ - Декорирана глава на врвот на столбот.

КАТЕДРАЛА - Бискупска црква наречена според бискупското седиште - катедра.

КОЛОНАДА - Низ од столбови. Од горе може да бидат поврзани со лачен систем или архитравно.

КОЛОНЕТА - Може да биде столбче меѓу деловите на двоен прозорец; може да бидат столбчиња, поставени лево и десно околу порталот (монументална влезна врата), а може и да бидат тесни, високи, полувѕидани столбчиња, надворешно поставени на ивиците од куполниот тамбур или на апсидата.

КОЛОСАЛЕН РЕД - Поврзување на повеќе катови со помош на полустолбови или пиластри при што се изменуваат трите стила: дорски (приземје), јонски (кат) и коринтски (2 кат).

КОНТРАФОРИ - Систем од потпорни столбци кои ги прифаќаат потпорните лакови во готската архитектура. Служат за потпирање на ѕидовите и прифаќање на силите на потисок од товарот од сводовите во кровот. Потпорните столбци стојат под агол од 90° во однос на надворешниот ѕид од црквите.

КОНХА - Полукружна форма иста како апсидата или само со нејзиниот горен дел.

КОРДОН ВЕНЕЦ - Венец кој ја дели фасадата по вертикала на хоризонтални делови.

КРАЛСКА ГАЛЕРИЈА- Низа од библиски, митолошки и историски кралски статуи поставени во галерии и под балдахин на фасадите главно на француските готски катедрали.

КРИПТА - Засведена подземна просторија, под целата основа на црквата или под еден нејзин дел, која се користи за чување на реликвии или за погребување на свети лица.

КРСТАСТ СВОД - Свод добиен со вкрстување на два еднакви полуцилиндрични свода под прав агол.

КУБИЧЕН ПОСТАМЕНТ е надворешна кубична ѕидна маса која во себе ги затвора четирите пандантифи и над која си издига куполниот тамбур. На тој начин овој кубус, гледан однадвор формира еден вид постамент за тамбурот и куполата.

ЛАК - Конструктивен елемент со полукружна или слична форма изѕидан над отвори во

ѕидот или меѓу два столба или столбци.

ЛИЗЕНА - Сосем тенок и плиток пиластер на фасадата.

МЕДРЕСА - Висока верска школа со простории за молење и училни, а подоцна и со ќелии за живеење на учениците.

“МЕНО” - Француски израз за средно столбче на дводелен прозорец, кој има иста димензија колку и самиот ѕид.

МИХРАБ - Молитвена и култна ниша во џамијата секогаш ориентирана кон Мека.

МИМБЕР - Издигната платформа покрај михработ од која се вршат проповеди и до која се доаѓа со скали.

МИНАРЕ - Кружна или квадратна кула во состав на џамијата орнаментално украсена која служи за повикување на верниците на молитва.

МОЗАРАПСКИ СТИЛ - Стил на предроманската христијанска архитектура распространет во Шпанија од 9 до 11 век, настанат со мешање на арапско-маварските неимарски форми, како архитектонски (потковичест лак) така и декоративни.

ОКУЛУС - Мал кружен прозорец.

ОЛТАР - (лат: алте ара - висок жртвеник). Во антиката олтарот, во вид на повеќе или помалку богато украсен камен блок, се наоѓал надвор од храмот. Почнувајќи од елинистичко доба тој станува архитектонски затворен елемент. Хрстијанскиот олтар претставува најсвето место во внатрешноста на црквата. Во ранохристијанскиот период олтарот е во вид на маса од камена плоча (менса) и носачи на плочата (стипес) или во вид на блок од камен. Во 6 век е додадена и надградба - цибориум.

ПАРАКЛИС - Мала бочна капела прилепена за надворешен ѕид на црквата или припратата.

ПАРАПЕТНИ ПЛОЧИ - Камени плочи најчесто релјефно декорирани кои се поставуваат во најдолната зона на ѕидовите од црквите помеѓу столбците од иконостасот итн.

ПИЛАСТЕР - Плиток столбец исфрлен на површината на ѕидот било од надворешната било од внатрешната страна.

ПИСЦИНА - Базен за покрстување во ранохристијанските крстилници; сад за вода во близина на олтарот кој служи за покрстување во подоцнежните христијански епохи (на новороденчињата).

ПОЛИЛЕЈ - Украсен прстен од дрво или бронза кој виси на ланци под куполата и служи за поставување на свеки и кандила.

ПРИПРАТА - (грчки “нартекс”) Влезен западен дел на црквата, кој од главниот простор е одвоен со ѕид и врата. Пред оваа припрата понекогаш се поставува и надворешна припрата (грчки “ексонартекс”).

ПРОСКОМИДИЈА - (грчки: “протезис” - жртвеник) Простор северно од олтарот кој служи за чување одредени предмети наменети за одредени црковни обреди.

ПРОФАН ОБЈЕКТ - Објект од сетовен карактер.

РОЗЕТА - кружен прозорец со украсна исполна од релјефна плоча.

РОТОНДА - Еднокуполна црква со кружна основа.

САКРАЛЕН ОБЈЕКТ - Објект од световен карактер.

СЛЕПА АРКАДА - Расчленување на некој надворешен или внатрешен ѕид со помош на аркади кои се сраснати со ѕидот. Нејзин составен дел е слеп лак.

СЛЕПА КУПОЛА - Купола без прозори, најчесто и без тамбур.

СОЛЕА - Средишен простор на црквата, под централната купола.

СТОЛБЕЦ - Ѕидан (од камен или тула) правоаголен ослонец со иста функција како и столбот само помал по димензии.

ТАМБУР - Цилиндричен или полигонален ѕид на кој се поставува калотата (куполата) со цел таа да изгледа повисока, а истовремено да се создаде можност на него да се отворат прозори за осветлување на внатрешноста на црквата.

ТЕПИДАРИУМ - Просторија со млака вода во римските и ранохристијанските терми (купатила).

ТРИКОНХОС - Кога на една црква ќе и се додадат по една конха од северната и од јужната страна, тогаш тие две заедно со олтарната конха, односно апсидата формираат триконхос.

ТРИФОРА - Грчки израз за троделен прозорец - прозорец составен од три отвора еден до друг.

ФРИЗ - Тесна лента за расчленување и украсување на објектите.

ФРИГИДАРИУМ - Просторија со студена вода во римските и ранохристијанските купатила.

ЦИБОРИУМ - (грчки: “киворij”) Тоа е балдахин на четири столба поставен во олтарниот простор.

ЦРКВА ВО ФОРМА НА ВПИШАН КРСТ - Основата на овие објекти нема форма на видлив крст, бидејќи тој е надворешно затворен со еден обиколен ѕид кој формира правоаголна форма. Четирите аголни простори меѓу краците на крстот се пониски, така што крстовидната форма е видлива само на кровот. На пресекот на неговите краци од крстот секогаш се издига купола.

ЦРКВА СО ЦЕНТРАЛНО РЕШЕНИЕ - За разлика од еднобродните цркви и базиликите кои се со издолжена правоаголна основа, овие најчесто се со кружна или зракаста форма покриени со купола околу која се редат пониски простории.

ЏАМИЈА - Муслимански религиозен објект во кој се одвиваат молитвени обреди на верниците.